## Содржина

# Кон препевот

Препевот на македонски јазик потекнува од англиските препеви на Меснавијата и Диванот на Руми од повеќе автори[1], а претежно оние на Коулмен Баркс[2], најпознатиот преведувач на Руми и добитник на голем број награди за препев. Умешноста на Баркс да ги препее стиховите на Руми на едноставен јазик и во современ дух ги направи неговите збирки бестселери кои постојано рангираат меѓу најпопуларните книги на поезија во САД и Британија. Соработката со Џон Мојн, ирански имигрант и професор по лингвистика, му дава веродостојност на неговото толкување на стуховите.

Постојат многу независни преводи на Мевлана Руми и секој зафаќа различен агол на поезијата, нудејќи различни толкувања на делото. При поетскиот превод, преведувачот секогаш се соочува со изборот помеѓу прецизното значење (транслитерација) и поетичноста на речта (препев). Се решив за поетичноста и однапред го предупредувам читателот дека секое поетско толкување на Руми, моето сигурно, е нецелосно.

Не е тешко да се преведува Руми на македонски. Ми беше необично да откривам, стих по стих, дека идиомите и јазичните метафори во персискиот јазик се блиски по дух со македонскиот. Освен тоа, во македонскиот јазик имаме зачувано многу зборови од арапско-персиско потекло преку влијанието на турскиот јазик. За илустрација погледнете го оригиналот на следниот двостих:

Ey ziyân u ey ziyân eu ey ziyân u ey ziyân
Hûshyârî dar miyân-e bî-khudân u bî-hushân

Што зијан, што зијан, што зијан, што зијан е,
да не се биде пијан, сред пијани во бессознание.

Поезијата мора да делува, да заразува со занес. „Сакам пламтење, *пламтење*," вели Богот на Руми во *Мојсеј и овчарот*. Се обидов да го пресоздадам распламтениот дух на Руми на македонскиот јазик. Воедно се надевам дека други, повеќе упатени од мене во персискиот јазик и книжевност, ќе се поттикнат да направат поверен превод и попиток препев на овие безвремени стихови.

Во меѓувреме, оваа книга можете и да ја купите од книжарница и да ја зачувате од Интернет од мојата веб страна https://anabluefeather.wordpress.com/. Додека избор

[1] Целосна листа на онлајн извори на Руми е дадена кон крајот на Предговорот.

[2] *Rumi: Selected poems*, превод на Coleman Barks со John Moyne, A. J. Arberry, Reynold Nicholson, Penguin Books, 2004. Прва публикација: *The Essential Rumi.* San Francisco: Harper Collins, 1996; Edison and New York: Castle Books, 1997. *Rumi: Bridge to the soul,* превод на Coleman Barks, со A.J. Arberry и Nevit Ergin. New York: HarperOne, 2007. *Like This, Rumi*, Coleman Barks и John Moyne, Маурор Books, 1989. Види и http://www.colemanbarks.com.

стихови во мој препев влезе во изданието на издавачката куќа ТРИ, *Ѕвезди на светската книжевност: Класична персиска поезија,* електронската публикација е заштитена со лиценцата *Криејтив Комонс* (Creative Commons) 3.0: Атрибуција-Некомерцијално-Недеривативно дело, што значи дека можете слободно да го репродуцирате во сите форми, строго без комерцијална намена и со обврзно наведување на авторството - ништо повеќе. Благодарам!

- Ана Пејчинова
декември 2009, Скопје



# Руми – историја, живот и дело

Начинот на кој водиш љубов,
е начинот на кој Бог ќе биде со тебе.
- *Месење леб,* Руми

## Името

Руми е роден на 30 септември 1207 г., а починал од природна смрт на шеесет и осумгодишна возраст, во 1275. „Руми" значи, едноставно, "од Рум", "од Рим" или "од (Источното) Римско Царство" - така тогашниот исламски свет ја гледал Анатолија, каде Руми ја минал главнината од својот живот.

Полното име му е Мевлана Кодавандгар Џалал ал-Дин Мухамед, син на Баха ал-Дин Валад, ал-Балкхи ал-Руми. Името дадено на раѓање му е Мухамед, исто како и татковото име и, се разбира, на исламскиот Пророк. Џалал ал-Дин значи, во превод, „Сјајот на верата". Името на татко му, пак, Баха ал-Дин, значи, буквално, „Славата на верата".

Вообичаено е во арапско-персиската култура да се додаваат атрибутативни презимиња според заслугите, титулите или потеклото на личноста. Така, Мевлана, или Маулана, е титула, која буквално се преведува како „Нашиот Учител". За разлика од Западот, којшто го познава како Руми, на Истокот е познат како Мевлана, Учителот. Арапскиот збор „Мевлана" на други места се заменува и со Мевлави, Мовлави и Моулави, или „Мојот Учител", а во индо-пакистанските области истиот збор гласи „Маулви". Кодавандгар е персиски збор за „господар" или „мајстор", име со кое му се обраќале или го споменувале неговите ученици.

## Раѓањето и патувањата

Постојат две претпоставки каде точно е роден Руми.[3] Според дел од неговото презиме, Балкх-и, можеби е роден во градот Балкх (денешен Авганистан), во тогашната провинција Корасан[4] на Персиската империја, или во неговата околина. Според други извори, можно е да се родил во Вакш (денешен Таџикистан), неугледно гратче чиј

[3] Овој Предговор е претежно сочинет според делото на Френклин Д. Луис, "Руми: Сегашност и иднина, Исток и Запад – Животот, учењето и поезијата на Џалал ал-Дин Руми" (Franklin D. Lewis, Rumi: Past and Present, East and West – The life, teachings and poetry of Jalal al-Din Rumi, 2nd and revised paperback ed. Oneworld Publications, 2008, Oxford, UK).

[4] Сенес Корасан е регион во североисточен Иран.

најблизок голем град бил Балкх, но Руми го користел Балкх како топоним познат за Анатолците помеѓу кои живеел.

Корасан и Балкх биле тогаш под превласт на династијата на Кваризмидите (Khwarezm). Историски, околните кралства и владетели редовно војувале за превласт на територијата: монголските освојувачи од племињата Каракитај, воините на Џингис Кан, Гуридите од Бамјан (денешен централен Авганистан) и Газнавидите (династија со седиште во денешен Газни, југоисточен Авганистан) – сите во одредено доба владееле со оваа област, понекогаш по неколку години, понекогаш по неколку децении. Попатно ги ограбувале и разорувале градовите, а поретко ги обновувале и ги доградувале.

Неколку години пред Балкх да биде конечно разорен во 1221, Баха ал-Дин со семејството и следбениците го напуштил родното место и пошол на запад и југ. Во тоа време, таткото на Руми имал над шеесет години и преселбата можеби била мотивирана од страв од војна, од спор со локалната власт, или од потрага по поголеми признанија за ученоста. Малиот Џалал ал-Дин тогаш имал околу пет години, а неговиот постар брат Ала ал-Дин само седум. Едно време престојувале во Нишапур, значаен центар на персиската култура во Корасан. Семејството потоа отпатувало во Багдад и продолжило на аџилак во Мека. Минале низ Дамаск, Малатија, Ерзинџан, и други големи градови за со текот на времето да пристигнат во Анатолија. Џалал ал-Дин тогаш имал веројатно десет години.

Полуостровот на Анатолија до скоро припаѓал на Византија, и турски муслимански владетели од династијата на Селџуците го освоиле пред раѓањето на Руми. Анатолија важела тогаш за источната гранична област на Византиското царство, или западната гранична област на арапскиот свет.

Населението на Анатолија, пред турското освојување, било во главно грчко и ерменско, а од доцниот единаесетти век почнало да се населува со туркменски преселнички племиња и турски муслимански доселеници од други развиени градови на арапско-персиската цивилизација. Политички, Анатолија се состоела од повеќе мали турски владетелства кои го ширеле исламот. Културата што турските владетели ја развивале била реплика на персиската: персиски везири се вработувале на дворовите за да ги поучат новопечените владетели на персиска етикеција, дворски обичаи и однесување. Персискиот јазик се сметал за повисок од турскиот, а арапскиот бил и останал јазикот на високата ученост и на верата.

## Населувањето во Коније

На седумнаесетгодишна возраст, Џалал ал-Дин се оженил за својата прва сопруга Гаур Катун со потекло од Самарканд, ќерка на татковата најценета ученичка. Со Гаур имале два сина. Некаде во 1228-9 г., кога татко му имал скоро осумдесет години, со семејството и татковите следбеници конечно се вдомиле во градот Коније (Коние или Коње, денешна Турција). Тука Баха ал-Дин бил назначен за учител во месната мадраса, која веројатно била и суфиско теќе.

За разлика од централните подрачја на арапско-персиската култура, територијата на денешна Турција се сметала за гранична, „дива“ област. Веројатно, се населиле токму

во Коније бидејќи религиските практики во тоа време биле или слабо познати или не биле практикувани во оваа новоисламизирана област. А таму и му била понудена позиција, за разлика од великите центри на исламската култура кои ги посетиле по пат, каде што не успеал да се стекне со учителска позиција.

Во овој период, великиот султан Саладин (Сала ал-Дин) владеел со Сирија, а Крстоносните војни надирале во бранови. Селџуците, ширејќи се на запад преку Мала Азија, не го ширеле само исламот, туку и јазикот, администрацијата, традицијата и културата на Персиската империја. Битките помеѓу арапските, турските, монголските и европските владетели продолжувале со векови. Коније и семејството на Руми, во меѓувреме, уживале период на релативен мир.

Кога првата сопруга му починала во 1229, Џалал ал-Дин се оженил втор пат, а од новиот брак добил уште еден син и ќерка. Татко му Баха ал-Дин починал во 1231, а и постариот и единствен брат на Руми починал набрзо, обата во Коније.

## Руми станува учител

После смртта на татка си, Руми го добил неговото место на учител, и покрај младоста – тогаш имал само дваесет и четири години, но веќе го нарекувале Мевлана, „нашиот учител“. Во тоа доба било вообичаено учителските места да се наследни, но стекнувањето со позицијата на учител не значела и престанок на учењето. Така, следниот учител на Руми бил најдобриот следбеник на татко му, Саид Бурхан ал-Дин Мохакик.

Бурхан бил посветеник на постот и молитвата; долго време минал и како пустиник. Здравите луѓе постеле од седум до четириесет дена, често изолирани во својата ќелија, со не повеќе од ’ржен леб и вода еднаш дневно. Се верува дека екстремниот пост му го оштетил и здравјето, но на старост престанал да пости, како што и традицијата налага.

Бурхан го пратил Руми на додатни студии во Дамаск и Алепо, тогашни образовни центри со голем број престижни школи, каде Џалал ал-Дин ги изучувал исламските закони.

## Образованието

Во тоа време, исто како и христијанските центри на наука, и исламските школи се сосредоточувале на религиските науки. Учените во религијата се нарекувале со групно име ’улама’ и биле авторитети во поглед на правото, обичаите и верата. Најбитна наука било изучувањето на законите, или *фикх* (*feqh, fikh*), која го појаснувало или разработувало Шаријатот, основниот исламски закон. Шаријатот не се однесува на политички прашања, туку регулира поширока сфера на човековите соодноси: така, регулирани се имотното и договорното право, како и брачното право. Покрај прописите за молитва, пост, аџилак и милосрдие, со фикх се регулираат и законите на занаетите, па дури и правото на вода.

Предавањата се држеле во мали групи од најмногу дваесетина ученици под водство на учител во џамија (овој вид на школа се нарекувал „маџлис“ - *majlis* или „халки“ - *halqe*). Секоја школа, освен најголемите во тогашните главни градови, како Багдад (денешен Ирак), Дамаск и Алепо (денешна Сирија), имала по еден учител.

Во ерата на Селџуците, мадрасите се оформиле како систем на приватни образовни институции посветени на една од четирите главни школи на исламското право. Често мадрасите биле оставнина (*вакуф*) на богати луѓе.[5] Мадрасите обично се состоеле од една голема заедничка просторија за предавања и повеќе спални за учениците. Покрај учителот и учениците, мадрасите често имале и библиотекар, рецитатор на Куранот, муезин кој повикувал на молитва, хигиеничари, и она што денес би го нарекле административно-финансиски директор. Мадрасите често примале и патувачки предавачи кои оделе од место до место да ги шират идеите на некој учител.

Школувањето траело четири години, а за оние кои сакале и самите да станат учители, многу подолго. Иако писмото се ценело, и опусот на научни дела од арапско-персискиот свет е огромен, знаењата се пренесувале вербално, при што на учениците им се советувало во текот на своето школување да научат напамет барем една цела книга од областа на правото или теологијата. И во тоа време имало финален испит и свечена диплома која му овозможувала на дипломецот да влезе во соодветната професија.

## Доба на пости

По неговото враќање од студиите во Дамаск и Алепо, Бурхан го вовел Руми во мистичките аспекти на учењето на татко му Баха ал-Дин.

Бурхан му бил учител на Руми девет години, до својата смрт. После тоа, Мевлана продолжил со екстремни пости во тек на пет години. Се вели дека тогаш Учителот се стекнал со мистични моќи, кои привлекле голем број следбеници околу него. Често неговите следбеници не доаѓале од редовите на моќните и учените муслимани, туку биле, на пример, трговци, занаетчии, жени и друговерци.

Во тоа доба, два суфиски реда веќе биле зајакнати во Анатолија: Бекташите и Кобравите, под влијание на источно-иранските и средно-азиските мистички школи. Не е јасно дали Руми ги изучувал нивните техники и колку бил близок или далечен со нив. Џалал ал-Дин прво учел од татка си, подоцна на татковиот најблизок ученик Бурхан, а на крај од Шамс ал-Табризи. Ниту еден од неговите учители не се приклонувал кон познатите суфисти и школи. Биле неврзани и се потпирале на своите мистички визии. Вдахновението на Руми, она по кое го познаваме денес, дошло од поинакво место.

[5] Оставнината најчесто вклучувала и стипедија за студентите, како и плата за учителот на таа мадраса.

## Шамс од Табриз

„Шамс“ значи „сонце“ на арапски јазик. Полното име на воспеаниот Пријател на Руми е Шамс ал-Дин Табризи, што значи „Сонцето на верата од Табриз“. Историјата едвај го спомнува, но Руми му гради апотеоза во своите дела.

Табриз (денешен Иран), родниот град на Шамс, бил дом на многу персиски поети во Средниот век. Овој град имал традиција на суфизам уште од 888 година на новата ера. Многу гробници сè уште носат напис со претставката „Дада“ или „Деде“ во старите делови на градот, титула што означува учител или духовен мајстор. Со титулата „баба“ се нарекувале суфиските отци. Според легендите, 480 светци се закопани во Табриз и нивниот дух сè уште се среќава во градот во облик на црвени и зелени гугутки. Во своите *Белешки*, Шамс опишува сеќавање од детството кога еден близок суфиски учител го вртел во медитативниот танц *сема*.

Во доцниот минат век, се откриваат личните белешки на Шамс и се преведуваат од персиски на турски јазик, а во 2000 г. Френклин Луис за прв пат ги анализира на англиски јазик за западниот свет. Оваа единствена пишана оставнина на мистериозниот лик на Шамс, кому Руми му го припишал својот поетски глас, го открива како елоквентен но едноставен и моќен говорник. Необичниот дервиш бил учен во филозофија и телогија, но не ја ценел учености, туку интуитивноста и страсната вљубеност во бога. За него не Коранот туку живиот учител бил тајната книга која го водела ученикот кон бога. Учителот „е книгата... тој е стихот, тој е писанието,“[6] вели тој во своите *Белешки.*

Според Мевлевите, редот на следбеници на Руми основан по неговата смрт, Шамс имал шеесетина години кога дошол во Коније. Претходно, живеел повлечено и скромно, и патувал анонимно ширум арапско-персискиот свет. Се издржувал со приватни часови и поучување на деца да го читаат Коранот, и дури и со ткаење на пертли, кога набрзина му требале пари. Уште од дете, вели за себе, имал необичен духовен апетит и инстинктивна склоност кон постот.

Преданијата го опишуваат како харизматичен *каландар*, дервиш кој талкал во потрага по Пријателот. Каландарите биле еден од неврзаните дервишки редови од тоа време. Овие си ги бричеле лицата и главите и патувале од град до град сами или во мали групи, често однесувајќи се во јавноста со намерни провокации и глумено лудило. Важеле за гласни вознемирувачи на секојдневието, но и прекрасни љубеници со харизма, чија моќ на љубовта, според легендите, предизвикувала безредие и преврати во сè што ќе допреле. Каландарите проповедале напуштање на законите и нормите на однесување и препуштање на страсна вљубеност во бога. Поезијата на Руми често делува во тој дух: страст над разум, мистичен хаос над човечки поредок, убавина над морал. Руми во голема мера ја прифатил каландарската слобода, и вели: „Испиј си ја *сета* страст // и биди срамота,“ во *Заедница на духот*.

[6] „Макалат“ (Maqalat): 18, Shams al Tabriz, во Луис, стр. 136.

## Суфиите

Мевлана Руми не е основач на суфизмот, ко што често се верува. Тој е духовен татко на суфискиот ред на Мевлевите[7], но суфизмот постоел столетија пред него.

Зборот „суфи“, според Луис, најверојатно потекнува од „суф“ (*suf*), волнена кошула или наметка која ја носеле раните исламски дервиши. Ова езотерично движење во муслиманството започнало уште во седмиот век на новата ера, а се формализирало во исламски ред дури во дванаесеттиот и тринаесеттиот век.

Видот на исламот (Суни или Шиа) и правната школа на која ученикот се приклонувал не биле важни за неговото примање во суфизмот. Учениците понекогаш и не биле муслимани, а и на жените им било дозволено да ги следат предавањата на учителите. Познато е дека самиот Руми имал и немуслимански и женски следбеници.

Суфизмот се состои од практика на аскетски вежби (*zahd*) слични со оние на христијанското монаштво од сириските пустини и на гностиците, со траги од индиски медитативни практики: пости и откажување од физичките задоволства (храна, вино, секс и сон), мантри (наједноставната мантра била повторување на зборот ’бог’ со визуелизација на срцето на молитвеникот), вежби на дишење (со силно издишување со звукот „ху“, спомнат во песната *Детска игра*), повлекување од светот, раздавање на имотот, и аџилак (пеш по пустините до Мека), како и мистички расправии блиски до зороастрианизмот, манихеизмот, будистичките и индиските теозофски учења.

Слично на индиските чакри и кинеските меридијани, суфиите препознавале суптилни енергетски центри на спознавање во телото (*Lata’if-e-sitta*). Сметале дека личноста на човекот е неговото „ниже јас“ (*nafs*), водено од духовна интуиција или срце (*qalb*) кон човековиот дух или душа (*ruh*). Во зависност кој аспект преовладува во човекот, се раѓа тиран (кога нижето јас владее над срцето и над духот), верник (кога срцето владее над нижето јас), или духовник (кога духот вљубен во бога се слејува со божественото и ги растопува нижето јас и срцето во бога). Додека повеќето муслимански школи веруваат дека дури после смртта верникот ќе му се приближи на бога, суфиите веруваат дека во овој живот и ова тело човек, воден од неподелена љубов кон бога, може да се пресоздаде себеси во првотниот божествен облик.

Нивните школи, или престојувалишта, се нарекувале *канека* (*khaneqah*) - престојувалиште, ребат (*rebat*) - тврдина, завие (*zavie*) – светилиште, или теќе (текија, *takye, tekke*) – милосрдна религиозна установа. Обично една *канека* била под водство на еден учител, просветлен суфи: ваквите учители биле нарекувани со титулите *шеик* (владетел), *пир* (светец), или *вали* (божји пријател). Најголемите учители биле сметани за духовни столбови на своето време (*qotb*), кои ја спроведувале и распостилале светата енергија околу себе како сонца.

Улогата на учителот за суфиите била клучна, бидејќи се сметало дека искуственото учење лежи во личниот пример, а не во зборови на книга. Учителот му задавал одредни техники на ученикот во согласност со неговите духовни потреби, исто како што лекар го

[7] Редот се нарекува Мовлави на арапски, а во македонскиот јазик се познати како Мевлеви, според турскиот изговор на истиот збор.

дијагностицира различно секој пациент и му препишува различна терапија. Учењето траело со години и почнувало со служба во домот на учителот или во теќето. На пример, почетниците служеле како помошници во кујната која ги хранела сиромавите во населбата. Со тек на време, на ученикот му се наложувало да се стави во служба на болните и сиромавите, за да се научи на понизност и кроткост. Напредните ученици биле воведувани во духовни техники и се испраќале во изолација на подолго време. Најдобрите ученици влегувале во тесниот круг околу учителот, којшто им дарувал свечена дервишка[8] руба, воедно симбол дека имаат право самостојно да го шират неговото учење во други градови. Вака учењата се securities шиpеле, со дервиши кои патувале и ги пренесувале зборовите на своите учители од теќе во теќе, од град во град.

Целта на ова дисциплинирано учење била лично приближување кон бога во кое дервишот „се сеќава“ (*dhikr*) на бога. Животописите на познатите суфии не се разликуваат од оние на христијанските светци: полни се со чуда, мистички моќи, визии на бога и на оностраниот свет, пророштва, невозможен број на следбеници и слично.

Многумина суфии биле високо школувани, како Шамс и Руми, меѓутоа, повеќе значење му придавале на искуственото спознание отколку на книжевното. Покрај Баха, Бурхан и Шамс, и Руми се приклонува кон гностиката и директното искуство:

Писмото на суфиите нема мастило и збор
Содржи само срце бело ко снежен нанес.[9]
...
Би шарал ли некој преку писмо,
би насадил ли фидан среде шума?
Брате, биди почва непосеана,
биди бела хартија ненапишана.[10]

Самиот Шамс, учен и во исламско право и во дервишките практики, советува едноставно: „Треба да се трудиш да спознаеш ’Кој сум јас, што е мојата суштина? И чуму сум дошол овде и каде одам и кои ми се корените и што правам во овој миг и на што тоа се сосредоточувам?’“

Суфиите не сметале, како уламата, дека изучувањето на Коранот и Хадитите (толкувања на Законот) е неопходно за приближување кон бога. Го сметале личното искуство за примарно, но многу од нив биле учени и во законите и науките. Формалното образование го сметале едноставно за недоволно, бидејќи надворешното почитување на законите, според нив, не ја искажува внатрешната намера (ниет, *niyat*) на сторителот, што е пресудна за движењето кон или од бога. Надворешниот закон, *фикх*, ги владее делата, а внатрешниот закон го владее срцето. Исто, надворешните фактори, како јавното признание, социјалната положба и статус, ги сметале за опасни: некои суфии, слично на јуродивите од руската христијанска традиција, намерно се однесувале на луд или срамен начин во јавноста, за смеата, презирот и отфрлањето на заедницата да ги спречи да не

[8] „Дервиш“ (турски), или „дарвеш“ (персиски) буквално значи „врата“ во смисла на „премин“.
[9] Меснавија, 2:159; во Луис., стр. 140.
[10] Меснавија5:1961-3; Ибид., стр. 140.

паднат во илузија на самоважност и суета. Најмногу суфии не оделе толку далеку, туку се сосредоточувале на аскетско-медитативната практика и достигнување на сè повисоки скалила во духовниот напредок.

Персискиот збор за “искуство“, интересно, етимолошки потекнува од зборот “вкус“, “вкусување“, исто како и во македонскиот јазик. Суфиите се посветувале на интуитивно и искуствено спознавање, или љубење, на бога. Крајната цел им била прелевање на личноста во океанот на божјата свесност, исто како што вљубениот се прелева во љубеното. Ова бил врвот и крајот на духовната битка за бог во себе, која ја нарекувале и „великиот џихад“, наспроти понискиот облик на џихад за физичко ширење на Исламот.

Семата (*sama, sema*) е суфистичка техника и церемонија при која суфиите заедно танцуваат на музика, а може да е пропратена и со рецитирање стихови. Ова е еден вид на групна медитација која поттикнува состојба на транс во учесниците, со цел да се опие личноста со чувство на свето заедништво и слеаност. Опивноста на семата треба да ја превлада власта на разумот и да ги разгори слеаностоста и занесот со бога. Токму оваа практика, за време на Руми и подоцна, била причина за честите обвинувања за ерес, бидејќи музиката и танцот биле поистоветувани со дворска забава, танчарки, пиење вино и разврат. Исламскиот закон, во основа, не ги забранува овие практики, иако сигурно не ги поддржува. На суфиите им било дозволено да пристапат на церемонијата сема дури после години дисциплина на духот, постење и изолација.

Интересно е што состојбата на опиеност од божјето присуство во себе (*fana, sokr*) водела до понесени изјави како “Јас сум Вистината“ или „Слава ми“, коишто се сметале за ерес помеѓу порационалните фундаменталисти. Односот помеѓу суфиите и традиционалната улама често бил неспокоен и променлив токму од овие причини. И Руми и неговите следбеници биле изложувани на скепса и обвинувања за ерес, посебно поради експлицитните приказни на Мевлана и двосмислените стихови за виното и љубовта, кои можат да се толкуваат и на буквален и на алегоричен начин. Денес, муслиманството официјално го прифаќа Руми единствено во алегорична интерпретација и ги негира можните толкувања дека тој говорел за телесна љубов и вистинско вино во своите песни.[11]

Сепак, понекогаш и суфиите ја користеле мантијата за да прикријат неморално однесување, како претерана склоност кон вино и расипност, или склоност кон момчиња. Шамс ова јасно го осудува во своите *Белешки*.

## Средбата со Руми

Шамс барал учители но брзо и ги напуштал, штом ќе забележел несклад меѓу она што го велат и она што го прават. Според него, прв пат се сретнале со Руми во Дамаск, каде што Џалал ал-Дин бил на студии, но Руми му се видел сè уште неразбуден на Шамс,

[11] Темата е отворена за дискусија и зависи од читателот како ќе ги толкува неговите стихови. Во македонскиот превод се обидов да ја задржам двосмисленоста на значењето.

па не му се обратил, иако го препознал како потенцијал. Руми воопшто не спомнува вакво нешто.

Шамс тврди дека подоцна сон го навел да го бара долго посакуваното пријателство на светец, или Пријател, во Анатолија. Барал Пријател, бидејќи бил, наводно, уморен од себеси.[12] Според преданијата, Шамс се молел за некој кој "би го издржал неговото друштво." Некаков глас му се јавил на Шамса, "А што ќе дадеш во замена?" "Својата глава!" „Оној кого го бараш е Џалалудин од Коније," му одговорил гласот. Наводно гласот го предупредил Шамса дека ќе ја изгуби главата поради Пријателот. Многу подоцна и Мевлана ја опишува зделката на љубовта по цена на животот:

Би сакал да те бакнам.
*Цената на бакнежот е твојот живот.*

Сега мојата љубов трча кон мојот живот со повик:
*Каква зделка! Купуваме!*

Шамс пристигнал во Коније на 29 ноември, 1244 г. Кога се сретнале со Руми, Шамс му поставил прашање за занесот и понизноста[13], на кое Руми одговорил понесено и точно – двајцата духовни учители миговно се препознале, според природата на прашањето и одговорот. Велот се кренал и Руми го повел Пријателот дома.

Оттогаш биле неразделни и минувале часови и денови во заедничка медитација, пост и сема, мошне често изолирани од учениците и следбениците на Мевлана. Според преданијата, тие се префрлиле во еден свет на чисти, мистички разговори, наречени *собет* (sohbet)[14]. Нивното пријателство е мистерија сама по себе. Минувале месеци, наводно, без никакви човечки потреби. Нивниот сооднос не бил на учител и ученик, иако секој од нив го воспева другиот како единствен шеик на светот. Дружбата со Шамс предизвикала темелни промени во сфаќањето на Руми за духовноста и побожноста. Покрај религиските и аскетските практики, се јавува подлабоко ниво: љубовната прослава на врската помеѓу Љубовникот (човекот) и Љубовта (Бог).

Тешко е да се изрази љубовната димензија на Руми со човечки јазик што е врзан со подмет, предмет и глагол. Најдобро би било да се каже дека љубовта е сите три одеднаш, и подметот и предметот и глаголот кој ги врзува, а актот на љубовта е слевањето на овие три во едно. Љубовта, вљубениот, и љубењето стануваат взаемно заменливи зборови.

Битно е да се спомене дека Руми не зборува за љубовното *задоволување*. Напротив, го исмева. Во *Вреќа за храна* вели: „ Храната за вљубениот е љубовта по лебот,

---

[12] Белешки, 99, 219-20, Шамс од Табриз, во Луис, стр. 154.

[13] Не е сосема сигурно што точно било прашањето, но според најверодостојните преданија, Шамс прашал кој бил поголем, Пророкот Мухамед или суфистот Бестами, бидејќи Бестами рекол, „Колку е голема мојата слава", додека Мухамед признал во својата молитва кон бога, „Не Те познаваме колку што би требало". Руми ја слушнал длабочината од која ова прашање извирало и се вели дека паднал на земја од сознанието. На крај успеал да одговори дека Мухамед бил поголем, бидејќи Бестами голтнал една голтка од божественото и тука сопрал, а за Мухамеда патот постојано се отворал и ширел.

[14] Види ја песната *Ноќен разговор* за илустрација.

не лебот. Никој што навистина љуби не го сака постоењето.“ Според Мевлана, Љубовникот е во состојба на сеопфатно *копнеење*, жед за љубеното, при што чистата жед е светата опиеност. Таа жед му го чисти срцето на вљубениот, и љубовниот занес му го превладува рационалниот ум. Сè се слева вљубено во самото љубење. „Кога си Вљубен,“ вели Руми во Диванот[15], „телото, умот, срцето и душата не постојат. Стани ваков, Вљуби се, и не ќе бидеш поделен веќе.“ Ова е коренот на мислата на Руми, поетот на љубовниците и мистиците што го познаваме денес.

Во неговата поезија, чести се игрите и потсмевањата со учените теолози и со религиозните луѓе кои ја следат само надворешната форма на обожување. Во *Два вида на трк*, Руми го споредува нивниот мотив и духовно движење преку приказната за слугинката-љубовница и господарката-сопруга кои една по друга трчаат кон господарот:

Слугинката трчала од љубов.
Жената трчала од страв и љубомора.
Има голема разлика.
Дервишот лета од миг во миг.
Богословот, плашлив, се влече од месец во месец.

Оваа длабинска промена во Учителот веројатно била и помогната од практиката на сема, медитативното вртење на музика и рецитација, во која Шамс го упатил Џалал ал-Дин. За семата, Шамс напишал: „Танцот на божјите луѓе е лек и достоинствен. Ко ливче што плови на водната површина. Однатре е ко планина, цел ланец планини, а однадвор ко сламче“[16]. Шамс му објаснил на Руми дека семата ја засилува секоја друга дервишка вежба, а дека била забранувана поради силните опивни последици. Семата ги разгорува страстите на духовниците кои копнеат по бога, но и на духовно недисциплинираните кои го губат разумот и прават неморални или неприфатливи нешта. Учителот така вели и за виното, во *Зошто е виното забрането*:

Ако оној кој пие вино
има длабока нежност во себе,
ќе ја покаже
        кога се опива.
Но ако скрил гнев и вообразеност,
тие ќе се пројават,
        а бидејќи повеќето луѓе се такви,
виното на сите им е забрането.

Руми ја прифатил семата и ја практикувал до крајот на животот. Се вели дека вдахновението за илјадниците стихови што ги создал му доаѓало при семата. Денес „дервишите кои се вртат“ се дел од турската суфиска традиција и амблем на оваа култура.

---

[15] Shahram Shiva, „Hush Don't Say Anything to God: Passionate Poems of Rumi“, (Jain Publishing, 1999) http://www.mikeshane.org/rumi/rumi_quatrain.htm
[16] Мак 623; во Луис.

Ритуалот на семата се врши во група, каде што дервишите се вртат на десното стопало околу сопствената оска и истовремено еден околу друг (постојат варијации каде што се вртат во еден или два концентрични круга, или средишните дервиши се држат со сплетени раце). Танцот се движи со суфиска музика, а ритамот на музиката и на вртењето постепено се зголемува, сѐ додека дервишите не паднат во екстатичен транс, во кој, се вели, можат да го искусат блаженството на сеповрзаноста. Во текот на танцот, тие симболично ги разголуваат градите, десната дланка ја вртат нагоре, а левата надолу – спој меѓу небесното и земното. Патеката на вртењето се толкува и како отелотворување на планетарните и ѕвездените патеки, на месечините (учениците) околу сонцето (шеикот), а и на атомската структура. Самото вртење претставува враќање кон суштината, кон Бога, „одвртување“ на постоењето кон првобитната Стварност (мистичното „присуство“ во стиховите на Руми). Облеката на дервишите носи јасна симболика на смртта која се однесува на крајот на изолираното сопство: белата одора ја симболизира смртта, црната наметка - гробот, а високата капа - надгробниот камен.[17]

Шамс го учел Руми слободно да ужива во животот: „Се чудам на овој стих од Хадите: ’Овој свет е затвор за верниците.’ Не гледам никаков затвор! Сум видел само задоволство, сум видел само драгоцености, сум видел само среќа“[18]. За милоста божја и духовниот пат, напишал, „Милоста е преобилност... на сѐ. Не се задоволувај со тоа што си учен, речи *Сакам повеќе* – повеќе од тоа да бидеш суфи, повеќе од тоа да бидеш дервиш – повеќе од што и да се јавува пред тебе“[19]. За учената теологија немал многу трпеливост: „Чуму да трошиш време одгатнувајќи што постоело пред постоењето? Божјето знаење е длабоко. Будалче, ти си длабок. Ако постои длабочина, таа е во тебе“[20].

На почетокот на нивното пријателство, Шамс го прекорувал Руми за одредена надменост – додека првиот седнувал во секоја чајџилница и продавница и разговарал со секого, вториот се движел само во учените кругови со кои дискутирал право и теологија. Шамс го поучувал Руми да чини наместо да чита. Читањето се прелеало во пишување и делување дури откако најтешката лекција дошла: заминувањето на Шамс.

## Крајот на Шамс

Откако се сретнале, Мевлана му се посветил во потполност на Пријателот, со кого поминувале денови и месеци затворени на само, во медитативен спој. Руми ги запоставувал своите ученици скоро две години, кога овие почнале да реагираат со љубоморни и злонамерни оговарања, а со време и со отворени навреди и разголување на бодежи пред Шамс.

[17] За прецизен опис на семата и нејзината симболика види „Антологијата на суфизмот“ од Ева де Витре-Мејерович (ориг. Anthologie du soufisme”, Eba de Vitray-Meyerovitch, Sindbad/Actes Sud, 1995), во превод на Е. Трпковска, македонско издание на Табернакул (2009).

[18] Мак 317; Луис. стр. 201. Исто рекол, „Ниту еден стих на Пророкот (Мухамед) не ме мачи, освен овој: ’Овој свет е затвор за верникот.’ Не гледам никаков затвор и прашувам, каде е овој затвор?!“ (Мак 610).

[19] Мак 221, во Луис, стр. 200.

[20] Мак 221, во Луис, стр. 143.

Шамс затоа заминал во Сирија во март 1246 г., само една и пол година по пристигнувањето во Коније. Но Руми, наместо да им се врати на своите ученици, уште повеќе се повлекол во себе и се предал на страсно пишување поезија. Со време, учениците се покајале и Руми го пратил сина си Султан Валад да го врати Шамс назад во Коније. Радоста на Руми немала крај. Се славело неколку дена со сема. Шамс дури и се оженил со една девојка одрасната во домаќинството на Мевлана, која, сепак, наскоро се разболела и умрела.

Иако Мевлана продолжил со јавната служба и кога Пријателот бил во градот, сето приватно време го минувал отсечен од следбениците и учениците, а по враќањето на Шамс уште повеќе од порано. Мирот не траел долго. Додека Руми и Шамс се препуштале на сема, учениците повторно станале љубоморни. Заканите и обвинувањата се вратиле.

Запишано е дека Шамс му рекол на Султан Валад дека следниот пат не ќе исчезне во Сирија, туку во воздух. НабрзоШамс навистина го снемало. Едно утро во 1248, Руми отишол во собата на Шамс во мадрасата и ја нашол празна. Отрчал да го разбуди сина си да го бараат неговиот шеик. Не го нашле. Гневен и болен од љубов, Џалал ал-Дин ги прекинал сите односи со оние за кои верувал дека ковале завера против Шамс. Дури и заминал во Дамаск со верните ученици да го бараат пријателот, но без успех се вратиле во Коније. Неколку години подоцна, Руми повторно заминал за Сирија во долга потрага по Шамс, но никогаш повеќе не го сретнал својот Пријател.

Постојат неколку претпоставки за наглото и необјаснето исчезнување на Пријателот на Руми. Некои веруваат дека учениците го убиле. Можеби и неговите синови биле сторители или заверници, бидејќи не можеле да ја наследат учителската позиција на татка си со Шамс во близина. Едно од бекташките преданија вели дека Султан Валад го убил Шамса од неиздржлив срам поради виното и танцот при семата во која учествувале и жени, па дури и женските членови на нивната фамилија. Изгледа дека Ала ал-Дин, другиот син на Руми, бил и директно обвинет за исчезнувањето на Шамс, по што на подолго време заминал во изгон. Самиот Руми не верувал во ваквите спекулации: во подоцнежните писма нежно и со пофалба му се обраќа на Ала ал-Дин и го моли да се врати во Коније. Нема показател дека односот со Султан Валад се пореметил. Факт е дека Мевлана во ниту едно од своите писанија не спомнува убиство. Најголем дел од приказните за убиството на Шамс се настанати стотина години по смртта на Руми и навлезени се во усното предание и на Мевлевите, од каде наоѓаат пат во пишаните дела и општоприфатените, иако не нужно вистинити, верувања. Претпоставките за убиството на Шамс се во голема мера порекнати со современите истражувања и споредбена историја. Френклин Луис уверливо го дискредитира и турското архолошко „откритие“ на гробот на Шамс, којшто всушност припаѓа некому друг.

Легендите и преданијата не запираат со завереничко убиство: исчезнувањето на Шамс се поврзувало и со неговите мистични моќи. Во гностичката терминологија, тој се нарекувал патник-„птица“, а не патник-„пешак“, од двата вида на духовни движења што се практикувале во тоа време. Бил исто познат и по талкачкиот табиет - никаде не се задржувал долго време. Така, можеби Шамс навистина „одлетал“ во друг простор, со природни или натприродни моќи, и повторно се повлекол во анонимноста што ја имал навлечено како наметка пред да го сретне Руми.

Трет фактор што се јавува била и духовната димензија на одраснување на ученикот. Како дел од менторството, Шамс и претходно го напуштал Руми за да го турне подалеку во самостоен духовен развој. Мевлана го опишува осамостојувањето во *Одбиј се од дојката*:

Малку по малку, одбиј се од дојката.
Ова е суштината на она што ти го кажувам.
Од зачеток, чија храна доаѓа низ крвта,
порасни во бебе што млеко пие,
па во дете на цврста храна,
па во трагач по мудрост,
па во ловец на поневидлив плен.
...
Го прашуваш зачетокот зошто останува
склопчен во мракот со затворени очи.
Чуј му го одговорот.
*Нема „друг свет.“*
*Го знам само она што сум го искусил.*
*Тебе мора да ти се причинува.*

Што и да се случило, и ден-денес исчезнувањето на Шамс останува мистерија. Може да се заклучи само отсуството на показатели: никогаш не се нашле ни телото на Шамс, ни оружјето со кое наводно бил убиен, ниту се дошло до сведоштва или признанија кои директно би го навеле убиецот.

Сепак, сосем е веројатно и дека Шамс пошол кон родниот Табриз и умрел по пат, можеби во местото Куи. Постои песна од Руми, запишана наскоро по исчезнувањето на Пријателот, што навестува дека Руми добил некаков абер од него. Сепак, токму стиховите на Руми наскоро по неа се полни со горка жалост и веќе не му се обраќаат на Шамс: веројатно по аберот стигнала и веста дека Шамс, кој веќе бил во одминати години, починал.

## Руми бликнува

Заминувањето на Шамс, после првата болка и очајната потрага по Пријателот, имале на крај катарзична моќ врз Руми. Го нашол Љубениот во себе. Во *Видов како добрината се опива* вели:

Реков, Шамс од Табриз, кој си ти?
Тој рече, јас сум ти, јас сум ти, јас сум ти.

Го гледал светот низ очите на Шамс („Погледни низ очите на Шамс / во водата / која е сета скапоцен камен“ во *Посебно јадење*), пишувал низ устата на Шамс и другите ги

водел и поучувал ко Шамс што би чинел: „Твоја работа не е да бараш љубов, туку само да ги бараш и најдеш сите брани во себе што си ги изградил за да ја спречиш."

Поезијата претекувала. Десетици илјадници стихови сочинил до крајот на својот живот. Бликнал и преплавувал, без да бара причина или возврат**: „**Без причина Господ ни го дал Битието; / без причина, возврати го дарот" (во *Дар без причина*).

Она што најсилно плени кај Руми е карактеристичниот занес преполн со кроткост, недовршеноста на совршенството, незнаењето – да се биде спокоен со сета несигурност на отвореното љубење и во потполно ранливо предавање на љубовта:

... Зборови ли се ова или солзи?
Липањето говор ли е?
Што да чинам, љубов моја?"
-
... Рашири ги рацете
ако сакаш да те прегрнат....
-
Внатре во оваа нова љубов умри.
Патот ти започнува од другата страна.
Стани небо.
Потегни му секира на затворскиот ѕид.
Побегни.
Излези ко некој штотуку роден во боја.
Ајде, сега.
(Од *Внатре во оваа нова љубов умри*)
-
Песнава. Никогаш не знам што ќе речам.
Не ја обмислувам.
Кога сум вон нејзината реч,
мошне сум тивок и ретко воопшто зборувам.
(Од *Кој тоа говори низ мојата уста*)

## Наследниците

Неколку години по исчезнувањето на Шамс, Руми го одбрал својот наследник, своето духовно огледало, во ликот на ученикот Сала ал-Дин Фаридун Заркуб. Сала ал-Дин бил син на турски или грчки рибар од околината на Коније, обучен за златар. Пред Руми, му бил ученик на Бурхан, од кого ја презел страста за пост. По заминувањето на Бурхан од Коније, Сала ал-Дин станал следбеник на Руми. Откако Руми се уверил дека Шамс засекогаш заминал, новиот посветеник на песните станува Сала ал-Дин, во некои стихови тврдејќи дека Шамс се вратил во ликот на Сала ал-Дин. Но повторно учениците и следбениците го нападнале новиот доверлив Пријател на Руми, овој пат поради неговата наводна неукост и нечитост, или поради тоа што го знаеле од дете и не им се видел доволно исклучителен или свет.

Наскоро на Руми му било доста од јавни предавања и служби, и сè повеќе му го отстапувал водството на Сала ал-Дин. Конечно му ја предал и позицијата на учител во мадрасата во Коније. Овој пат, јасно е ривалството помеѓу Султан Валад и Сала ал-Дин, во кое Султан Валад попушта по наредба на татка си, а и поради тоа што му бил зет на Сала ал-Дин. Има и докази за завера против Сала ал-Дин, која не се остварила. Десет години траел релативниот мир во Коније, кога Сала ал-Дин се разболел и починал во декември 1258 година.

За следниот шеик во Коније бил назначен Челеби Хосам ал-Дин („Мечот на Верата“) ибн Аки Торк, кој или бил Курд или имал курдска крв во себе. Неговата приказна е интересна, а носи и заслуга за воспоставувањето на некаков ред во раснечката школа на Руми.

Хосам бил син на водачот на локалното братство во Коније: „аки“ значи „брат“, а ибн Аки Торк се преведува како „син на Братот Турчин“. Вакви братства се формирале помеѓу трговците, занаетчиите и војниците. Некои братства застапувале благородно однесување и високи вредности, додека други повеќе наликувале на урбани банди. Какви и да биле, братстватат имале доста голема моќ во заедницата, а членовите редовно му го предавале дневниот приход на старешината на братството. Кога татко му на Хосам починал, членовите нему му го понудиле водството на братството. Наместо да ги поведе, тој ги одвел кај Руми и им наредил нему да му го предаваат својот дневен приход. Го распродал имотот, ги навел сите домашни и следбеници истото да го сторат, и на крај потполно му се приклонил на Мевлана. Уште за времето на Шамс, бил назначен за финансиски директор на школата на Руми, која во меѓувреме прераснала во силно духовно јадро, со многу имот, добра и домаќинства врзани за него.

Кога некој го запрашал кој е највреден помеѓу неговите тројца Пријатели, Руми одговорил дека Шамс е како сонцето, Сала како месечината, а Хосам како ѕвездите. Кога Руми го назначил Хосам за водач на школата и главен учител, учениците овој пат не се бунтувале, поучени од горките искуства на претходните случаи. Следните десет години владеел мир. Уште подобро, Хосам бил заслужен што Руми ја сочинил Меснавијата. Ова дело било негова идеја, која Руми ја прифатил некаде во 1261 година. Хосам го запишувал она што Руми го говорел, а потоа му го пеел и повторувал на Руми за да го исправи и одобри запишаното. Откако го завршиле првиот том на Меснавијата, токму Хосам го корегирал и уредил текстот. Клучната улога која Хосам ја играл во запишувањето на поезијата на Руми е непобитна: кога сопругата му починала и Хосам се повлекол во жалост, Руми не запишал ниту збор сè додека, две години подоцна, Хосам не му се вратил. Затоа и Хосам се привикува како муза на почетокот на секоја Меснавија.

Меснавијата се состои од наративни стихови со поучна намена. Шест тома се сочинети до смртта на Руми на 17 декември 1273 година.

Преданијата велат дека четириесет дена пред неговата смрт, силни земјотреси ја потресле областа. Мевлана ова го објаснил како глад на земјата за сладок залак. Преданијата исто така велат дека два најдобри доктори неуспешно се обидувале да го дијагностицираат, и на крај го запрашале Руми самиот да им каже од што боледува.

Учителот им одговорил дека едноставно сакал да почине. Имал радосен однос кон смртта: „Смртта е живот и овој живот е смрт...“[21]

Испуштил душа во самрак. Следниот ден следбениците и семејството му го пронеле телото на носилка низ градот и долга процесија се создала зад нив: мажи, жени, деца, сиромаси и благородници, муслимани, христијани, Евреи, Грци, Турци и Арапи. Сите учествувале во четириесетдневната жалост по Мевлана. Наскоро потоа, изградена е Зелената купола под која Мевлана и денес почива, во ореов саркофаг изрезбарен со неговите стихови: „Кога ќе умреме, не барајте ни го гробот во земјата, туку најдете го во срцата човечки.“

## Мевлевите

После смртта на Учителот, Хосам ал-Дин, како назначен наследник, ги водел Мевлевите дванаесет години без некои превирања, до крајот на својот живот. Го воспоставил обичајот секој петок после молитва да се одржува читање на Меснавијата пропратено со сема. По него, Султан Валад застанал на чело на Мевлевите, како трет и последен кој ја носел титулата „Нашиот Учител,“ или Мевлана, по дедо му Баха ал-Дин и татко му Џалал ал-Дин Руми.

Султан Валад изгледа успешно ги водел Мевлевите, и бројот на следбениците се зголемил толку што градот Коније не можел веќе сите да ги издржува. Затоа новиот Мевлана назначил духовни водачи во сите градови со значителен број на следбеници на Руми, кои што настапувале како негови заменици. Вакви духовни ќелии со време се основале низ цела Анатолија. Со воспоставувањето на мрежа на учители, организација, хиерархија и систем на авторитет и автентичност, Султан Валад е во голема мера заслужен за одржувањето на Мевлевите до денешен ден. Овој последен Мевлана починал тивко, ноќта на 11 ноември 1312 г. Погребан е крај татка си.

Пред да ја напуштиме историјата, мошне интересно е да спомeнеме дека двете ќерки на Султан Валад, обучени суфистки, станале духовни водачи на женските следбеници на Руми. Последователните водачи на Мевлевите потекнувале од линијата настаната од брак помеѓу семејствата на Сала ал-Дин и Руми. [22]

[21] Луис, стр. 224, Диван 3172

[22] Суфизмот е исто познат под името „тарикат“, или „духовен пат“. Овој термин го користат и дервишите од постоечкото руфајско теке во Скопје. Во Македонија, според Горазд Калеов („Со телото во Јајапаша, со душата кон бога“, дневен весник „Вест“, бр. 185, 17-ти февруари, 2001 г.; http://star.vest.com.mk), „првите тарикати доаѓаат со ширењето на Отоманската империја. Во зенитот на Отоманската империја во Македонија активно работеле сите 12 дервишки редови - тарикати. Со повлекување на Турците од Балканот се повлекуваат и поголемиот дел од дервишите, меѓутоа во наследство оставаат култура и преубави објекти како што е бекташиското теќе во Тетово. Денес во нашата земја егзистираат осум тарикати и тоа: кадриите, руфаиите, алветиите, шазелиите, садиите, бајрамиите и нивниот огранок синаниите. Поголемиот дел од нив не се активни меѓутоа некои од нив како руфаите и садиите постојат со стабилно членство...“ Интересно е да се спомене дека Хаџи Бекташ, основачот на бекташкиот ред од тринаесеттиот век, изгледа потекнува од редот на Каландарите, на кој Шамс најверојатно припаѓал. „Дервишот и смртта“ на Меша Селимовиќ е напишан за дервиш од редот на Мевлевите.

## Делата

Опусот на Руми се дели на прозни и поетски дела: прозните дела се состојат од предавања, служби и писма, а поетските дела се лирската збирка *Делата на Шамс од Табриз* или, просто, *Диван* (*Диван-е Шамс-е Табризи*) и наративното пеење *Духовни куплети* или *Меснавија* (*Маснавие Маснави*).

Диванот содржи околу 35,000 римувани двостиси и 2,000 катрени на персиски, 90 газали и 19 катрени на арапски, како и дваесетина двостиси на мешан турски и персиски, и уште 14 куплети на мешан грчки и персиски. Меснавијата е скоро непрекинато наративно пеење од шест дела (или шест пеења) кое го осликува светогледот на Руми: се занимава со теологија, теозофија, дидактички приказни и анегдоти. Најверојатно обете збирки се сочинети во триесетината години по заминувањето на Шамс, што е сведоштво за обилна творечка моќ.

Стилот на делата е воглавно говорен, со излети и  во високо-образуван јазик и во вулгарен уличен говор. Познато е дека Руми умеел и да пцуе и да колне, иако помалку од Шамс, и да раскажува еротски експлицитни шеги. Вакви песни и приказни се вклучени во оваа збирка.

Не се смета дека сите песни, приказни и идеи се дело на Руми. Позајмувањето било сосема вообичаено во тоа време, без атрибуција на авторот. Исто, и препишувачите можеле да испуштаат и додаваат стихови, намерно или по грешка. За да се одреди авторството на одредени пеења, често се користи една од конвенциите во персиско-арапската поезија, која што се потпира на уметничко име или тајниот потпис во стиховите. Мевлана имал два такви потписа: Шамс од Табриз, кому ги припишувал своите песни, и „Khamush!“, што може да се преведе како „Стишај се!“ или „Молкни!“, збор кој означува и тишина и крај на болка, или болна немоќ на зборовите да го изразат вкупното доживување на авторот.

Најголем дел од приказните во Меснавијата е позјамен од други извори, но ниту една позајмена приказна не е оставена недопрена: Руми или го менува крајот, или потенцира некои навидум небитни делови, или додава толкувања среде приказната кои сосема го менуваат или надградуваат првобитното значење. Приказните се со арапско, персиско или индиско[23] потекло, од Стариот Завет, од преданијата и од историјата, од познатите поети од тоа време – од секаде зајмел и на сѐ што ќе позајмел му давал свежо, поинакво значење.

Збирката од седумдесет и еден говор и предавања на Руми за разни пригоди е наречена „Fike ma fih“, или „Што е, тука е“. Формалните делови од говорите, поздравите и молитвите се изоставени, а запишани се само интересните и необични делови. „Седумте служби“ се збирка, како што насловот кажува, на седум формални служби, веројатно одржани во џамија, кои му се припишуваат на Мевлана, а се занимаваат со етички и верски прашања. „Писмата“ на Руми се исто зачувани во збирка, појаснувајќи ја сликата за

[23] Индиската збирка Панчатантра била преведена на персиски и позната уште уште пред времето на Руми.

Мевлана како човек со множество контакти и обилна комуникација со учениците, семејството, државниците, дарителите и благородниците во Анатолија.

## Сексуалноста и виното на Мевлана

Исто како и татко му, и Џалал ал-Дин ја сметал брачната сексуалност за божји дар, иако постот вклучувал и воздржување од односи. Постои анегдота во која втората жена на Руми се жалела на слугинките дека од толку пости ко никаква мажественост да не останала во нејзиниот маж и дека долго време не ја ни погледнал. Според преданието, истата вечер Руми ја потфатил со скоро натприродна страст и издржливост, додека исцрпена, самата не побегнала од него. Сексуалноста за Учителот не е одделна од светоста, туку, напротив, е нејзина слика: „Како водиш љубов, така и Бог ќе биде со тебе,“ вели тој во *Месење леб*.

Слично е и со виното. Виното не било стриктно забрането, но не било ни одобрувано во заедницата. Било сосема вообичаено во меаните, ановите и на владетелските дворови. Некои суфии го одобрувале виното, додека други го користеле зборот како симбол за мистична опиеност. Опивање значи препуштање на божјето присуство, губење на рационална контрола над сонцето внатре и бликнување од радост при препознавање и слевање со љубената светост. Разликата помеѓу внатре и надвор, помеѓу јас и ти, дури и помеѓу човек и бог, се ништи во прелевање. Дали Руми пиел вино или не, не е јасно, но прашање е дали е тоа и толку важно во споредба со неговата порака.

Зачувани се советите на Шамс против употреба на хашиш и против содомија, како и неодобрување на љубовта кон момчиња. Педерастијата била честа во тоа доба, исто како во античка Грција, помеѓу возрасни мажи и голобради момчиња кои често биле заведувани или дури и принудувани на сексуален чин. Руми ги осудувал педерастите и проповедал заштита на жените и младите момчиња од сладострасни напасници.

Меѓутоа, во современо доба односот помеѓу Руми и Шамс често се става под прашање од оваа страна. Сепак, хомосексуалните долгорочни пријателства помеѓу зрели луѓе не биле толку ретки, а ниту биле осудувани како страста кон незрели момчиња. Нема цврсти докази ни дека нивниот однос бил чисто платонски ни дека не бил. Сепак, според коментарите и животописите, најверојатно е дека нивниот однос бил духовен, но не и сексуален. Френклин Луис смета дека е доста неверојатно четириесетгодишниот Руми да започнал први хомосексуални односи со шеесетгодишниот Шамс, и двајцата посветеници на пост, молитва и исламски закони.

Нека читателот не ја зема здраво за готово огромната љубов што Мевлана ја изразува за Шамс, за Пријателот, или за неименуваното љубено. Треба да се има во предвид уште една стара поетска конвенција: во персиската поезија често е накитеното и хиперболизирано воспевањето на андрогин љубовник, со намерно неодреден пол, или

опишан како божествен владател, принц, или воин.[24] Ова значи дека обожуваниот едноставно има моќ над вљубениот, значи, има машки активни квалитети, додека обожувачот е во пасивна, женска положба, на кроток восхит и копнеж. Поради непознавање на поетската традиција, конвенции и културата на древната Персија, Арабија и Грција, опевањето на машката убавина е често еднозначно и погрешно толкувано како сексуално додворување. Духовноста ја вклучува и еротичноста и страста и сласта, но задоволувањето, според Руми, не е духовен подвиг.

Поезијата и духовното наследство што Мевлана ни ги оставил се далеку поважни од прашањето на неговата лична сексуална ориентација. Подобро е да се каже дека Руми е љубовник на љубовта сама, со необична способност и сила да се препушта во вљубеноста. Инспиративниот модел - Пријателот, љубеното - бил повод, но не и причинител ниту учинок на љубењето. Љубеното е ѕвонко ехо кое ја отпушта лавината на заслепувачки сјајна љубов, но високата планина од која лавината паѓа е самиот поет.

## Руми и исламот

Иако Руми е денес познат како „мост помеѓу религиите“ и помеѓу религиозните и атеистите, тој бил учител и практичар на муслиманството. Меѓутоа, религијата ја толкувал на оригинален начин, инклузивно и со изразена мистичка ориентација. Неговата верзија на исламот е либерална и отворена во таа мера што исламските теолози влегувале и сè уште се повремено во конфликт со суфистичките учења и практики. Во поезијата на Руми чести се референци кон Куранот, Законите и деловите на Стариот завет кои исламот ги дели со христијанството и хебрејството. Чести се референци на Хадитите, исламската теологија и делата на муслиманските мистици и поети од тоа доба, како Сана’и и Атар.

Според повеќе извори, Руми се сметал за Суни Муслиман и ги практикувал „петте столба на Исламот“: изјава на вера, петтократна дневна молитва, аџилак во Мека, пост, и помош на сиромасите. Од друга страна, се сметал за нешто безимено, над секоја вера:

Ниту христијанин, ниту Евреин, ниту муслиман, ниту хиндус,
будист, суфи, или зен. Ниедна вера
ниту обичај.
...
... Моето место е безмесно,
трага на бестрагата. Ниту тело ниту душа.
Ѝ припаѓам на вљубеноста, сум ги видел двата света
како еден и тој еден го повикувам и го знам,
прв, последен, надворешен, внатрешен, само тој
здив кој дише човечки битија.
(Од *Само здив*)

[24] За обилни примери како претходниците и следбениците на Шамс ја користат истата конвенција на воспевање на Пријателот и Љубениот со, навидум, безглав и страсен занес, види ја „Антологијата на суфизмот“ од де Витре-Мејерович.

Неговата религија била и останала Љубовта, со силна и безвремена инспиративност потврдена од огромниот број поклоници на неговата реч до денес.

А сега, поезијата....



MS 5322
Jalal al-Din Muhammad Rumi: Mathnavi-i Ma'navi. Iran, 1479

## Кој ли тоа ми говори низ устата?

Цел ден мислам на ова, а потем ноќе кажувам,
од каде ли дојдов овде и што тоа треба да правам?
Немам претстава.
Душата ми е од другаде, сигурен сум во тоа,
и со ниет сум таму да завршам.

Ова пијанство отпочна во некоја друга меана.
Кога ќе се вратам таму,
ќе бидам сосем трезен. А сега,
ко птица сум од туѓо поднебје,
си седам во овој птичјарник.
Доаѓа денот кога ќе одлетам,
но кој е сега овој во увово што ми го слуша гласот?
Кој ли тоа ми говори низ устава?
Кој ми гледа низ очиве? Што е душата?

Не можам да престанам да се чудам.
Да можев да вкусам само голтка од одговорот,
ќе побегнев од оваа зандана за пијаници.
Не дојдов овде по своја волја,
та ниту можам сам да заминам.
Кој ли ме донел овде ќе мора и дома да ме врати.

Песнава. Никогаш не знам што ќе кажам.
Не ја обмислувам.
Кога сум вон од нејзината реч,
мошне сум тивок и ретко воопшто зборувам.

## Тамам

Имаме огромна бочва вино, но не и чаши.
И така ни е тамам, ако нè прашувате нас.
Секое утро сјаеме
и навечер сјаеме пак.

Велат дека нема иднина за нас. Имаат право.
И така ни е тамам, ако нè прашувате нас.

## Детска игра

Поетот Санаи живеел повлечено,
слушај го: „Не талкај надвор
пијан. Преспиј си во меана.“

Кога пијаниот се губи на сокак,
децата си играат мајтап со него.
Паѓа тој во кал.
Трга насекаде и било каде.
Децата го следат
без да го знаат вкусот на виното, без да знаат како
е тоа да си опиен. Сите луѓе на земјава
се деца, освен неколку малубројни.
Никој не е возрасен освен оние слободни од страсти.

Бог рекол,
„Светот е игра, детска игра,
а вие сте децата.“
Бог ја зборува вистината.
Ако не сте ја баталиле детската игра,
како можете да бидете возрасни?
Без чистина на духот,
ако сѐ уште сте во сладострастие и алчност
и други жедби, како деца сте
што си играат водење љубов.
Се препелкаат
и се тријат едно од друго, но тоа не е љубов!

Исто е и со војните на човештвото.
Кавги се со играчки-мечови.
Бесмислени, сосем бесплодни.

Како деца на дрвени коњчиња,
војниците тврдат дека го јаваат Борак,
црниот коњ на Мухамед,
или Дулдул, неговото муле.

Твоите дела не значат ништо,
љубовта и војната што ги водиш.
Се држиш за панталоните и се риташ наоколу,

*ти-ра-ри, ти-ра-ра.*

Не чекај да умреш за да го согледаш ова.
Сфати дека вообразбата и мислењето
и сетилата се трски
што децата ги сечат и се преправаат дека им се коњи.

Спознанието на вљубениците е инакво.
Искуственото, сетилното, уката
се како магаре натоварено со книги,
или како шминка врз женска шминка.
Се брише.
Но ако правилно си го кренеш товарот, ќе те израдува.
Не го носи товарот на знаењето од себичност.
Порекни ги жедбите и своеглавоста,
и можеби вистински ждребец ќе се појави под тебе.

Не се задоволувај со *зборот ху*,
со само зборови за тоа.

Искуси го *тоа дишење*.
Од книгите и зборовите доаѓа мечта,
а понекогаш, од мечтата доаѓа единство.

## Посебно јадење

Забележи како секое делче се движи.
Забележи како секој овде само што дошол од пат.
Забележи како секој бара различна храна.
Забележи како ѕвездите исчезнуваат на изгрејсоце
и сите потоци течат кон морето.
Види како готвачите подготвуваат посебно јадење
за секого по желба.
Погледни ја оваа чаша што може да содржи море.
Погледни ги оние кои го гледаат лицето.
Погледни низ очите на Шамс
во водата која е
сета скапоцен камен.

## Новото правило

Старо правило е дека пијаните
мора да се караат и тепаат.
Вљубениот е исто толку за никаде. Паѓа во дупка.
Но долу во дупката наоѓа нешто сјајно,
повредно од какви било пари или моќ.

Вчера вечер месечината дојде
и си ја фрли рубата на улица.
Го сфатив тоа како ишарет да запеам,
да паднам угоре во чинијата на небото.
Чинијата се крши. Секој паѓа насекаде.
Нема што друго да се стори.

Еве го новото правило: скрши ја винската чаша
и падни кон здивот на стаклодувачот.

## Видов како добрината се опива

Ме однемало,
никаква жед за вино,
за никадијата прашај ме,
не знам каде сум.
Понекогаш се нуркам до морското дно,
понекогаш се искревам
како сонце.
Понекогаш ја забременувам вселената,
понекогаш ја раѓам.
Камениот нишан на мојот живот
е никадијата,
Не пасувам другаде.

Ова сум јас:
измамник и пијаница,
лесно е да ме најдеш
во меаната на љубовниците.
Јас сум оној кој вика „е-ја“.

Ме прашуваат зошто
не се однесувам пристојно.
Велам, кога ќе ја откриете
својата вистинска природа,
тогаш ќе се однесувам
како што ми прилега на годините.

Вчера вечер, видов Добрина
како се опива.
Мрмореше и рече:
Баш сум една напаст, една напаст.
Стотици души повикаа, но
ние сме твои, твои сме, твои сме.

Ти си светлината
што на Мојсеј му проговори и му рече:
Јас сум Бог, јас сум Бог, јас сум Бог.
Реков, Шамс од Табриз, кој си ти?
Тој рече: Јас сум ти, јас сум ти, јас сум ти.

## Постојан разговор

Кој е најкасметлија од сите свирачи? Трската.
Нејзината уста ти ги допира усните да научи да свири.
Сите трски, посебно шеќерната, само на тоа мислат.
Се нишаат на дршките,
не можат поинаку да танцуваат.

Без тебе свирките би умреле.
Една седнува блиску до тебе. Друга прима долг бакнеж.
Тамбурата моли: *Допри ми ја кожата за да постанам.*
Да те осетам како ми влегуваш во секое делче,
ковче по ковче,
она што умре вчера може да исцели денес.

Зошто да живеам потрезвен
и да те сетам како осекуваш?
Нејќам.
Или дај ми доволно вино или остави ме на мира,
сега кога знам како е да се биде
во постојан разговор со тебе.

## Имам пет нешта да кажам

Љубовникот се буди од сон
и направо ѝ говори на љубената,
„Ти си небото под кое духот ми кружи,
љубов во љубовта, место на воскресение.

Нека овој џам ти биде уво.
Многупати се замелешував од копнеж
по твојата тишина што слуша
и по усмевот што го забрзува животот.

Внимаваш на најмалите нешта,
моите сомнителни сомнежи и на најголемите нешта.

Знаеш дека златниците ми се лажни,
но сепак ги прифаќаш,
мојата безобразност и преправање!

Имам пет нешта да кажам,
пет прста да ѝ предадам
на твојата милост.

Прво, кога не бев со тебе,
 светот не постоеше,
 ниту некој друг.

Второ, што и да барав
 секогаш тебе те барав.

Трето, зошто ли научив да бројам до три?

Четврто, нивата ми гори!

Петто, овој прст е за Рабија,
 а овој за некој друг.
 Има ли разлика?

Зборови ли се ова или солзи?
Липањето говор ли е?
Што да чинам, љубов моја?“

Така тој говори и сите околу него
заплакуваат заедно, смеејќи се безумно,
јачат во единството на вљубениот и љубената
што се шири.

Ова е вистинската вера. Сите други
се преврски фрлени крај неа.

Ова е *сема* на ропството и господарството
заедно во танц. Ова е не-постоењето.

Ниту зборови, ниту природни начела
не можат ова да го изразат.

Ги знам овие танчари.
Дење-ноќе им ги пеам песните
во овој чудесен кафез.

Душо моја, не обидувај се да ми одговориш сега!
Најди си пријател и скријте се.

Но што може да остане скриено?
Тајната на љубовта секогаш ја подава главата
од под покривката:
„Еве ме!“

## Заедница на духот

Има една заедница на духот.
Придружи ѝ се и сети ја радоста
на прошетка по развревена улица
и на *бидување* врева.

Испиј си ја *сета* страст
и биди срамота.

Затвори ги обете очи
да видиш со инакво око.

Рашири ги рацете
ако сакаш да те прегрнат.

Седни во кругов.

Престани да се однесуваш ко волк
и сети ја љубовта на овчарот како те исполнува.

Ноќе, љубената твоја лунѕа.
Не прифаќај утеха.

Затвори ја устата за храна.
Вкуси ја љубената уста во својата.

Офкаш: „Таа ме остави." „Тој ме остави".
Уште дваесет ќе дојдат.

Испразни се од грижи.
Мисли на оној кој ја создал мислата!

Зошто остануваш во затворот
кога вратата е ширум отворена?

Излези од јазолот на уплашени мисли.
Живеј во тишина.

Потечи сè удолу по завоите на битието
сетне што се шират.

## Зошто е виното забрането

Кога мисловниот зрак на Пророкот
го погодил билмезот крај него,
човеков мошне се орасположил и се разџагорил.

Наскоро почнал непристојно да блада.
Ова е маката со слободата
дојдена пребрзо,
        како и со виното.
Ако оној кој пие вино
има длабока нежност во себе,
ќе ја покаже
        кога се опива.
Но ако скрил гнев и вообразеност,
тие ќе се пројават,
        а бидејќи повеќето луѓе се такви,
виното на сите им е забрането.

## Пијан

Пијан си,
а и јас сум опиен.
Никој нема да ни го покаже патот до дома.
Сè ти велев,
не пиј де толку многу.
Знам, никој во градов не е трезен,
кој од кој полош,
еден замаен, друг безумен.

Ајде, пријателе, влези во меаната на урнатините,
вкуси ја животната сладост на друштвото на пријател.
Овде во секој агол ќе видиш пијаница,
а прислужникот уште тури носи.

Излегов од куќи, пијаница ми пријде,
еден чиј поглед откри
сто куќи во рајот.
Разбрануван, беше едро,
без котва, а беше зависта
на сите трезвени што остануваат на копно.

Од каде си, го прашав;
се потсмевна и рече:
половина од исток,
половина од запад,
половина од вода и земја,
половина од срце и душа,
половина на копно и
половина вгнездена во бисер.

Го молев: земи ме за пријател,
јас сум ти род.
Тој рече: немам рода во туѓина;
си ги оставив бочвите и влегов во меанава,
имам само ковчег полн зборови,
но ниту еден не можам да изговорам.

## Надвор, страста на тревата

Отсега натаму славеите
ќе појат за нас како седиме надвор,
каде што ветрот ѝ ја крева косата на врбата
и ја заигрува.
Господ знае што си велат тогаш
еден на друг.

Платанот подава широки дланки
во слава на полјаната,
а разбира само малку
од страста на тревата.

Ја прашувам розата: Од каде таква кожа?
Се смее. Како може да одговори?

Опиена е, но не доволно за тајни да издава,
не е толку безобразна ко мене.

Акај со пијаници ако сакаш да дознаеш
што тајни кријат.

Ќе ги отворат устите злато полни
и ќе пролеат обилие.

Има вино што достасува,
во градите на дервишот
и глас таму што те кани
на гозба.

Човечките гради можат млеко да дадат,
но и вино, а има и течение едно таму
што приказни раскажува.

Слушај, ко млекото што го примаш,
потоа виното, па приказните.

Одложи ги шапката и наметката.
Прозбори од самата величественост.

А сега стишај се.
Малкумина ќе чујат.

Најмногу бакар не се претвора во злато
за никаков камен на филозофите.

Принеси му ги своите зборови на Шамс.
Сончевина нека се смеша со јазикот
и нека биде свет.

## Дар без причина

Љубовта е безглаво смела; не разумот.
Разумот бара полза.
Љубовта преплавува,
се согорува сама, незасрамена.

А сепак, во тегобија,
Љубовта стапи ко воденичен камен,
тврдокорно и право.

Веќе нема гајле за себе,
Таа вложува сѐ и не бара ништо.
Љубовта го фрла на зар секој дар од Бога.

Без причина Господ ни го дал Битието;
Без причина, возврати го дарот.

## Внатре, во оваа нова љубов, умри

Внатре, во оваа нова љубов, умри.
Патот ти започнува од другата страна.
Стани небо.
Потегни му секира на затворскиот ѕид.
Побегни.
Излези ко некој штотуку роден во боја.
Ајде, сега.

Прекриен си со густ облак.
Искради се. Умри
и биди тивок.
Тивкоста е најсигурниот знак
дека си умрел.
Стариот живот ти беше
безглав бег од тишината.

Полна месечина, нема,
изгрева сега.

## Празна мешина

Еднаш еден дервиш здогледува
мешина за храна закачена за клинец.
Почнува да се врти и да си ја кине кошулата, со повик,
*Храна за она на што не му треба храна!*
*Илјач за глад!*

Огнот му се распалува
и други му се придружуваат,
викаат и јачат во љубовен пламен.

Некој безделничар им дофрла,
„Их, па тоа е само празна мешина.“

Дервишот му вели, *Оди си.*
*Ти сакаш нешто што нам не ни треба.*
*Ти не си вљубеник.*

Храна за вљубениот е љубовта по лебот,
не лебот. Никој што навистина љуби
не го сака постоењето.

Вљубените немаат ништо заедничко со постоењето.
Збираат печалба без влог.

Без крила, а сепак прелетуваат преку светот. Без раце,
но победуваат во топка на ливада.

Оној дервиш ја помирисал стварноста
и сега плете кошнички од чиста пројава.

Љубовниците креваат шатори на полиња од никаде.
Сите се со иста боја како таа ливада.

Доенчето не го познава вкусот на печеното месо.
За духот, безхран мирис е храна.

На Египјанинот, Нил му изгледа крвав.
На Израелитот, бистар.
Што е широк пат за едниот е пропаст за другиот.

## Каде сме?

Невидлива птица прелетува,
но фрла итра сенка.

Што е телото? Таа сенка на сенката
на твојата љубов, што некако ја содржи
сета вселена.

Човек спие со тежок сон,
а нешто ко сонце проблеснува низ него,
ко прекрасен раб извезен под ракавот.

Се жерави под ќебето.
Секоја слика е прелага:

Чистиот црвен камен на вкус е сладок.

Бакнуваш убава уста и клуч
се завртува во бравата на твојот страв.

Изговорената реченица се изострува како сечило.

Мајката-гугутка си го бара гнездото,
Прашува: каде, *гу?* Каде, *гу*?

Каде што лавот почива.
Каде што секој маж и жена одат да плачат.
Каде што болните одат во надеж за исцелување.

Каде што ветар се крева да помогне во вршидбата
и наедно понесува лаѓа на пловидба.

Каде што сите велат: *Само Господ е стварен.*
*Ја-ху!* Каде зад *каде.*

Светлото брдило на ткајачот молска наваму-натаму,
на исток и на запад: *Каде-сме?, Ма гу? Ма гу? Магу.*
Како сонцето да вели: *Каде сме?*
додека ткае прашувајќи.

## Мислиш дека знам што правам?

Мислиш дека знам што правам?
Дека за еден здив или полуздив си припаѓам себеси?
Толку колку што перото знае што пишува,
или топката што може да погоди каде ќе се истркала.

## Чиста тишина

Овој пат дојдов
да си ги изгорам трњата,
да си го прочистам животот,
повторно да служам
во градината.

Доаѓам липајќи до овие води
да се кренам слободен од страсти и судови.

Погледни ме во лице. Овие солзи
се твоја трага.

Ќе ја скратам песнава,
оти остатокот нејзин
се кажува во светот
внатре, во нашите очи.

Ја познаваш ли оваа тишина?
Не е како штамата во одајата
кога немаш со кого да разговараш.

Ова е чиста тишина,
не како штамата што се спушта
кога живи пци јадат мртов пес.

## Мешано јаболко

Едно јаболче од мешана сорта,
полу-црвено, полу-жолто,
ја раскажува својата повест.

Еден љубовник и љубеното се разделуваат.
Тоа што се разделени е една работа,
но како се носат со тоа е друга.

Љубовникот поболува и побледува.
Љубеното се зацрвенува и е гордо.

Трн сум крај розата на мојот господар.
Се чиниме ко двајца, но не сме.

## Единствената обврска

Денес ново лудило
се обидува да нè ослободи,
ни ги раскинува одорите.

Некој безимен Бедуин
повторно го откупил Јосифа
за осумнаесет пари.

Нарцис никне од почвата.
Нашите души, цела ноќ
на испаша на јасмин,
ѝ скокаат во пресрет на зората.

Светот е нов, а ти си избран
да ја кажеш оваа песна,
оти имаш љубовни загризи по телото.

Љубовта твоја нè донесе до оваа тишина,
каде единствената обврска ни е
леко да чекориме по пољаната
и да гледаме.

## Го гледам ликот

Го гледам ликот
дом што ми беше.

Љубовта моја вели:
Сè ќе напуштам за него.

Душата ја зафаќа биење
ко музика да свири.

Разумот ме прашува: Како се вика
оваа сила на кедар што исправа
сè што вудве е превиткано?

Сè се менува во ова присуство.
Ерменците и Турците веќе не знаат
кој е кој.

Душата везден се отвора навнатре.
Телото го остава телото.

Незамисливо благо
тече низ тебе.

Не бери гајле што туѓинците велат.
Скриј се во својот таен срцев дом,
во таа купа тишина.

Говорот, без оглед на тоа колку кротко звучи,
е всушност начин на фалење.

Нека тишината биде
твоја уметност.

## Ко смоква

Кој ја претвора горчината во љубов?
Кој ја претовра змијата околу вратот
во бисерна ниска?

Милостивиот владетел кој врагот го претвора во милосник,
кој погребот го претвора во гозба,
а вроденото слепило во јасновидност.

Оној кој ти го извлекува трнот од дланка
и ти подметнува перниче од рози под глава.

За некого, тој пали оган.
За друг, пламења расцветуваат
во жар-рози околу челото.

Истиот кој ги пали ѕвездите им помага
на оние кои никому веќе не можат да помогнат.

Она што се нарекувало грев
се расејува како декемвриски лисја
и исчезнува во заборав.

*Амин,* вели *кој-е-тој*, радоста
внатре и надвор. Ко смоква,
ова присуство е сето сладост.

Восхит што е снага
во раката и стопалото
и *стварност* на душата.

Ја испраќам сега мојата љубов да језди во сончевина
и да им го пренесе овој спомен за Шамс на оние
кои верно чекаат дома во Табриз.

## Узда и слобода

Чаша сум ти во раката.
Погледни ме в очи и ќе видиш
дека по облик сум чаша
во бестелесна рака.

Земјата е пренаселена со потомци
на Адам и Ева. Сите се тие слики
на оваа безоблична љубов,
која знае што му треба на пустинското зрно песок,
на морската капка
што вазден се отвора и затвора
во твоето срце.

Гледај како терачот го обучува магарето,
де го зауздува, де го ослободува,
му дава вода и јачмен,
па кога тоа ќе му го чуе гласот
или свирката, да ги начули ушите,
да ја заврти главата.

Љубовта истото ни го прави и нам.
Де нѐ зауздува, де нѐ ослободува.

Ги провираме главите
низ решетките на кафезот, но телото
не може да помине. Велиме,
изгледа крилјата не ни се добри.

Постои еден возглед кој е пламен.

Го кажувам ова поради оние
што по нас ќе живеат.

Ти си сув трат.
Оваа љубов не ја попречува
твојата преобразба во оган.

Те води по тајни патишта
каде разумот не ти помага.

Очите на Мухамед се склопени сега.
Звуците на кавалот стивнуваат.

Овие зборови можеби не се чиста вистина,
но содржат сила
која можеш да ја искористиш.

Кога сонцето изгрева, си забележал ли како
некои ѕвезди, мислам човечки суштества,
засјајуваат посилно?

## Едно нешто згрешив

Птицата во кафезот на градите
возбудено ми се препелка.

Лудата камила ја трга ортомата.
Лав ми погледнува низ очите
и здогледува плен. Реката се крева.
На брегот нова трева расне.
Утрински ветар дува низ градината.

Љубовта замина, поради едно нешто
што згрешив. Сега се враќа.

Сомилост се вие назад
и ведрина.

Слепецот го фрла белиот стап.
Бебето почнува да јаде од чинија.
Соколот се вивнува кон кралевиот тапан.

Сега тишина го распетлува
покровот од зборови
што го бевме исткале.

## Ова срце

Ова истоштено и толку уморно,
мачено со стеги како безумно,
ова срце.
Сепак продолжуваш да си ја кршиш корупката
за да си го вкусиш јадрото!

## Ноќ полна разговор што боли

Ноќ полна разговор што боли,
моите најгорко криени тајни. Сè
е во врска со љубење и со нељубење.
Ќе пројде и оваа ноќ.
Утре веќе имаме работа.

## Мојата најлоша навика

Мојата најлоша навика е што се заморувам од зима.
Им се смачувам на луѓето околу мене.

Кога не си овде, ништо не расте.
Ми недостига јасност. Зборовите
ми се заплеткуваат во јазли.

Како да се излекува лошото време?
Прати го назад во реката.
Како да се излекуваат лошите навики?
Прати ме назад кон тебе.

Кога водата се заробува во свикнати вирови,
ископај премин низ дното
до морето. Постои таен лек
за оние кои ги боли толку многу
што не можат ни да се надеваат.

Надевачите би се навределе кога би знаеле за него.

Гледај што подолго можеш во љубениот пријателот,
без оглед дали тој се оддалечува
или ти се враќа.

## Добра зделка

Би сакал да те бакнам.
*Цената на бакнежот е твојот живот.*

Сега мојата љубов трча кон мојот живот и вика:
*Каква зделка! Купуваме!*

## Ноќен разговор

Среднок повикав:
„Кој ли тоа живее во оваа љубов
во мене?“
Ти рече: „Јас, но не сум овде
сам. Зошто се овие други слики
со мене?“
Реков; „Тие се твои одрази,
исто како што убавите жители на Чигил
во Туркменистан си наликуваат еден на друг.“

Ти рече: „Но кое е ова друго *живо*
битие?“
„Тоа е мојата ранета душа.“
Тогаш ти ја доведов таа душа
како затвореник.
„Оваа е опасна,“
ти реков. „Не ја пуштај лесно.“

Ти ми намигна и ми го подаде
крајчето на една тенка нитка.
„Потегни силно,
но не ја кини.“
Посегнав со раката
да те допрам. Ме удри по неа.

„Зошто си толку безмилосен со мене?“

„Од добри причини. Но секако не
за да те оддалечам! Секој што влегува овде
а вели *Еве сум* мора да се удри.

Ова не е трло за овци.

Нема овде растојанија на делба.
Ова е светилиште на љубовта.

На Саладин наликува душата. Протриј си ги очите
и погледни повторно со љубов во љубовта.“

Ти рече: „Кој е на порти?“
    Јас реков: „Твојот роб.“

Ти рече: „Што сакаш?“
    „Да те видам и да ти се поклонам.“

„Колку долго ќе чекаш?“
    „Сè додека не ме повикаш.“

„Колку долго ќе се вариш?“
    „До Воскресението.“

Разговаравме преку порта. Ти изјавував
голема љубов, дека сум се откажал
од она што светот го нуди за да бидам со таа љубов.

Ти рече: „Таквите тврдења бараат сведок.“
    Јас реков: „Овој копнеж, овие солзи.“

Ти рече: „Обезвреднети сведоци.“
    Јас реков: „Никако!“

Ти рече: „Со кого дојде?“
    „Со величествена мечта што ти ми ја даде.“

„*Зошто* дојде?“
    „Миризмата на твоето вино беше во воздухот.“

„Што ти е намерата?“
    „Пријателство.“

„Што сакаш од мене?“
    „Милост.“

Тогаш праша: „Каде ти е најпријатно?“
    „Во дворецот.“

„Што виде таму?“
    „Чудесија.“

„Тогаш зошто си толку очаен?“
    „Оти сето тоа може да се изгуби во еден миг.“

„Кој може тоа да го причини?“
„Јасната размисла.“

“Во што тогаш можеш безбедно да живееш?“
„Во самопредавање.“

„Какво е ова откажување?“
„Мир кој нè спасува.“

„Не постои ли опасност од пропаст?“
„Само од онаа што доаѓа во твојот сокак,
внатре во твојата љубов.“

„Како одиш таму?“
„Во совршеност.“

## Оган на полноќ

Вик заечува во мојата одаја
каде што се бев склопчил.
На сета моја похота и мртво живеење,
сè уште можам да живеам со тебе.
Ти сакаш така.
Ми подготвуваш и принесуваш вечера.
Заборавaш каков бев.

Морето се движи и се крева во горештината
на пладнето,
во жегата на оваа мисла што ја имам.
Зошто сет човечки отпор не изгорува со оваа мисла?

Тапан е и раце што тапанаат.
Оган е на полноќ на врвот на ридот,
оваа повторна средба со тебе.

## Шаторот

Надвор, мразна пустинска ноќ.
Оваа друга ноќ внатре се стоплува, гори.
Нека пределот се прекрие со трнлива кора.
Овде имаме мека градина.
Земјите разорени,
градовите и селата,
сè една изгорена, поцрнета топка.

Вестите што доаѓаат се полни жалост за иднината,
но вистинската вест внатре, овде,
е дека нема никакви вести.

## Алем-камен на изгревот

Во рана зора,
токму пред изгрејсонце, љубовниците се будат
да се напијат голтка вода.

Таа го прашува: „Дали повеќе ме љубиш мене или себеси?
Навистина, кажи ми право.“

Тој вели: „Ништо не остана од *мене.*
Како алем-камен сум кренат кон изгревот.
Дали е таков сè уште камен, или е свет
сочинет од аловина? Не ѝ пружа отпор
на сончевината.“

Вака Халаџ рече: *Јас сум Бог,*
и ја говореше вистината!

Алем-каменот и изгревот се едно.
Бидете храбри и совладајте се.

Целосно станете и слух и уво,
и понесете го овој сончев алем-камен
како обетка.

Работи. Продолжи да го копаш бунарот.
Не мисли на крајот на работата.
Има таму некаде вода.

Скроти се со секојдневно самосовладување.
Твојата преданост
е чукање на порти.

Само чукај, а радоста внатре
кога-тогаш ќе го отвори пенџерот
да види кој тоа стои надвор.

## Полет

Љубовта ми ги одзеде сите дејанија
и ме исполни со песна.

Се трудев тивко да повторувам:
*Нема сила освен твојата,*
но не можев.
Морав да плескам и пеам.
Порано бев достоинствен и кроток и постојан,
но кој може да стои на овој виор
и да се сети на такви нешта?

Гората го чува одекот длабоко во себе.
Така јас го чувам твојот глас.

Цепаница сум фрлена во твојот пламен
што брзо изгорува во чад.

Те видов и станав празнина.
Оваа празнина, поубава од постоењето,
го брише сето постоење, а сепак кога доаѓа,
постоењето расте и раѓа уште повеќе постоење.

Небото е сино. Светот е слепец
кој чучи на патот.

Но кој ќе ја види твојата празнина
гледа зад синилото и зад слепецот.

Великата душа се крие како Мухамед, или Исус,
се движи среде толпа во град
каде никој не ја знае.

Да се велича е да се велича
начинот на кој човек ѝ се препушта
на празнината.

Да се велича сонцето е да ги величаш сопствените очи.
Величај го морето. Она што го велиме е чунче.

И така морското патешествие продолжува, кој знае каде?
Само морето да те држи во прегратка е најголемата среќа
што може да те снајде. Тоа е целосно будење!

Зошто да жалиме оти сме биле заспани?
Не е важно колку долго сме биле без свест.

Зашеметени сме, но остави ја вината.
Чувствувај го движењето на нежноста
околу себе, полетот.

## Стави сѐ на ризик за љубовта

Стави сѐ на ризик за љубовта,
ако си вистински човек.

Ако нејќеш, напушти го
овој собир.

Половина срце не достасува
до величественото. Поаѓаш
да го најдеш Бога, но потоа сѐ туку
запираш често
во зловесни постаи.

## Како во сон

Кога се сеќавам на твојата љубов,
липам, а кога ги слушам луѓето
да говорат за тебе,
нешто воградиве,
каде ништо посебно не се случува сега,
се придвижува како во сон.

## Вака

Ако некој те праша
како изгледа совршената сласт
на сите наши жедби,
крени го лицето
и речи:

вака.

Ако некој ја спомене чудесноста
на ноќниот свод, качи се на кровот
и во танц речи:

вака.

Ако некој сака да знае што е „дух“
или што значи „божествено миро“,
наведни ја главата кон него.
Стој така блиску.

Вака.

Ако некој ја спомене старата поетска слика
на облаци што благо ја разоткриваат месечината,
бавно распетлај си ја одората
петло по петло.

Вака.

Ако некој се чуди како Исус ги кревал мртвите,
не обидувај се да го објасниш тоа чудо.
Бакни ме во уста.

Вака. Вака.

Ако некој праша што значи
„да се умре за љубов,“
покажи наваму.

Ако некој те праша колку сум висок, намурти се
и измери го со прсти просторот

помеѓу брчките на твоето чело.

Волку висок.

Душата понекогаш го напушта телото, па се враќа.
Ако некој не ти верува на ова,
врати се кај мене дома.

Вака.

Кога љубовниците јачат,
ја раскажуваат нашата повест.

Вака.

Небо сум во кое дуси пребиваат.
Гледај во ова длабоко синило,
додека ветрето кажува една тајна.

Вака.

Ако некој праша што да чини,
запали ја свеќата во неговата дланка.

Вака.

Како миризбата на Јосиф дојде до Јакова?

Вака.

Како му се врати видот на Јаков?

Вака.

Благо ветре ги мие очите.

Вака.

Кога Шамс се враќа од Табриз,
ќе ја провне главата од зад аголот
на капијата да нѐ изненади

вака.

## Љубовници

О љубовници, љубовници, време е
да се напушти светот.
Слушам тапан во увото на душата
како татни од ѕвездените длабочини.

Водачот на камилите се фатил за работа;
караванот се подготвува.
Нѐ моли да му простиме
што нѐ вознемирува,
прашува зошто ние патниците спиеме.

Насекаде џагор на заминување;
ѕвездите, ко свеќи
се фрлаат на нас од зад модрите превези
и ко за да го упрости невидливото,
еден чудесен народ истапил напред.

## Несоница

Оти не можам да спијам,
сочинувам песни ноќе.
Ме вознемирува оној
чиј лик е во бои на пролетен цут.
Немам сон ниту мир,
ниту сум на добар ни на лош глас.
Бројните руби на мудроста ги нема.
Доброто поведение заминало во неврат.
Срцето и умот ми се раскарани.
Ѕвездите и месечината си завидуваат.
Од оваа отуѓеност, светот
сѐ повеќе се стеснува.
Месечината вели: „Уште колку долго ќе останам
да висам вака без сонце?“

Без скапоцениот камен на љубовта во мене,
нека ѕид по ѕид се урива
чаршијата на моето постоење.

## Капка надеж

Љубовта не лежи на никакви темели,
бескрајно море е,
без почеток и крај.

Замисли,
стивнато море,
јавнато на перниче од древни тајни.

Сите души потопени во него
и таму пребиваат.
Една капка од тоа море е надеж,
другото е страв.

## Како тоа?

Беспомошни сме во љубовната игра.
Како тоа мислиш да се однесуваме
кротко и скромно?
Како тоа да останеме дома,
како послушни деца?
Како тоа да уживаме
во синџири како лудаци?

О Љубов моја,
ќе нè најдеш секоја ноќ
на твојот сокак,
со очи залепени за твојот џам,
желни за еден поглед
на твоето озарено лице.

## Испив отров

Љубовта дојде
и стана крв во телото.
Ми протече низ вените
и ми го опкружи срцето.
Каде и да погледнев
едно само гледав.
Името на Љубеното запишано
врз рацеве,
врз левата дланка,
врз челото,
врз тилот,
врз палецот на десното стоаало...

О Пријателе,
ова што го гледаш од мене
е само корупка,
другото му припаѓа на Љубеното.
Вљубен сум!
Вљубен сум.

Сите овие совети –
чуму?
Отров испив.

Сет овој шеќер,
чуму?

Велиш, побрзајте, врзете му ги нозете.
Но срцево е спобудалено.

Сета оваа ортома
на нозете –
чуму?

## Фрли го лекарот

Голтнав малку од слаткото вино
на Љубеното
и поболев.
Телото ечи,
гори треска.

Свикаа лекар и тој рече:
испиј го чајов!
Добро, време е за чај.

Голтни ги овие апчиња!
Добро, време е за апчиња.

Лекарот рече,
исфрли го тоа слатко вино од уста!
Добро, време е да се исфрли лекарот.

## И да викам и да не викам

Камо да го вкусеше
пламениот оган на Љубовта,
има еден оган
што гори во мене.
И да викам и да не викам,
огнот сетне татни
деноноќно.

Луѓето шијат облека да си го прекријат умот,
но срцето на Љубовниците
е превез, запален
во златните бои на Љубовта.

## Влакно по влакно

И одново
Љубовта се лее по таванот
и ѕидовите.

Одново
Лавот на Љубовта ги разголува
смртоносните канџи
и ова срнолико срце жеднее по крв.

Одново
ноќ на полна месечина е,
време за лудило.

Сето огромно знање
за ништо не ми е.

Одново
Љубовта крена бунт во моето тело,
а сепак нов пламен ми е ставен
во срцето.

Будно, Љубеното ми го истри сонот од очите.
Несоница ми го одзеде трпението.
Дожд ми го однесе умот.
Љубеното ме натера да си ја загубам работата.
А што арно од мојата работа и онака?

Се прашуваш за лозата на Љубовниците,
ајде да ти кажам.
Погледни ги косите на моето Љубено.
Види ги овие сјајни влакна,
сите се таму,
влакно по влакно.
Одново, крени се, крени се, крени,
време е за воскресение.

О Љубено,
Искапи ме во миризбата
на стотици воскресенија.

Исто како што градината пламти
во стотици преливи на портокалово на есен,
срцето на Љубовникот копнее по допирот на Љубеното.

А сега ликот на изгорената градина
ми е цветна полјана.

Градината на светот изгоре,
но градината на срцето мое воскресна.

Тајната на таа градина може да е пепел,
но тајната на срцето е воскресение.

## Несомнено

Дојдов овде
да ја положам главата при твоите стопала,
да барам прошка,
да седнам во столица од ружино дрво
и да си ги согорам трњата.

Што и да мислев да правам,
не значи ништо, кога сум овде со тебе.

Дојдов да липам.
Нема бегство од жалоста.

Однадвор сум нем. Однатре,
ти знаеш колку врискам.

Еве ти го лицево.
Ќе ја прекинам оваа песна.
Прочитај го останатото во мене.

*Кутар, нем љубовнику,*
*немаш ли со кого да разговараш?*

*Туку мислите потојано ти надираат*
*ко аскер арамии.*
*Сам, секој е нем.*
*Никој не разговара со затворена врата.*

*Но ти си се убедил дека*
*си го загубил најдобриот другар.*

*Можеби веќе си во чистиот свет,*
*над ова пуста жедба*
*и превирањата на природата.*
*Несомнено.*

## И огледало и одраз

Ние сме и огледалото и ликот во него.
Овој миг сега го опитуваме вкусот
на вечноста. Ние сме и болката
и она што ја исцелува болката. Ние сме
и слатката студена вода и бокалот што ја излева.

## Без знаме

„Порано барав купувачи за моите зборови.
Сега сакам некој да ме откупи од зборовите.

Насликав толку чудесни, длабоки слики,
сцени со Аврам и со таткото на Аврам, Азар,
познат зограф.

Толку бев уморен од она што го сотворив.

Тогаш една слика без облик дојде
и престанав.

Барај друг да се грижи за дуќанот.
Не сум веќе по сликарството.

Конечно ја познавам слободата на безумието.

Случајна слика доаѓа. Врескам:
„Излегувај надвор!” Се распаѓа.

Само љубов.
Само држачот за знаме
и ветрот. Без знаме.

## Јас сум скулптор

Јас сум скулптор, творец на облици.

Секој миг сочинувам идоли.

Туку после, пред тебе, ги топам.

Можам да кренам стотина облици
и да ги вдахнам со дух,
но кога ти го гледам ликот,
сите сакам да ги фрлам во оган.

Душата ми се прелева во твојата и се слева.
Драга ми е, оти твојата миризба
ја примила.

Секоја капка крв што ја пролевам
ѝ говори на земјата.
Се слевам со Љубеното
кога љубам.

Во овој дом од кал и вода,
срцево ми пропаднало во урнатини.

Влези во куќава, љубов моја,
или пушти ме да си заминам.

## Само дом сум

Само дом сум за твоето љубено,
не сум твоја љубов:
Вистинската љубов е за благото,
не за ковчегот што го чува.

Вистинскиот љубовник е оној единствениот,
твој почеток и крај.
Кога ќе го најдеш.
не ќе очекуваш ништо повеќе:
таква е и појавноста и тајната.

Тој е господар на чувствата.
независен од сите;
месецот и годината ѝ се робови на таа месечина.
Кога тој повела расположба,
расположбата се покорува;
кога тој намерува,
телата стануват дух.

## За сета вечност

Личниот ја открива својата единствена става
во самотијата на ништавилото:
крева огледало кон лицето
и ја здогледува својата убавина.

Тој е спознавачот и спознаеното,
видетелот и виделината;
Ниедно око освен неговото
не ја видело оваа вселена.

Секоја негова црта наоѓа израз:
вечноста станува зелена ливада на времето и просторот;
љубовта, животворна градина на овој свет.

Секое гранче и ливче и плод
откриваат по една страна на неговата совршеност.
Скулпторот му ја навестува величественоста,
розата му ја навестува убавината.

Штом погледнува Убавината,
Љубовта веднаш се појавува;
штом Убавината го покаже озарениот лик,
Љубовта го пали својот оган на тој пламен.

Кога Убавината лежи во темните набори на ноќта,
Љубовта доаѓа и наоѓа срце
заплеткано во витиците.

Убавината и Љубовта се како телото и душата.
Убавината е рудник, Љубовта скапоцен камен.

Од почекот на времето одат тие заедно –
рамо до рамо, чекор по чекор.

## Огледало без тајни

Остави ги грижите
и нека ти е срцето сосем чисто,
како лицето на огледалото
што не содржи слика.

Ако сакаш чисто огледало,
погледни се
и види ја бесрамната вистина
што огледалото ја одразува.

Ако метал може да се измазни
додека не засјае,
какво ли мазнење му треба
на огледалото на срцето?

Помеѓу огледалото и срцето
има само една разлика:
срцето крие тајни,
а огледалото не.

## Скришни места

Во овој свет преполн насилство
Љубовниците наоѓаат скришни места
каде се разменуваат со убавината.

Разумот вели: *Бесмислица.*
*Ги изодив и премерив ѕидовите овде.*
*Нема такви места*.
Љубовта вели: *Има, има*.

Разумот гради пазар
и почнува да тргува.
Љубовта има потајна работа.
...
Љубовниците сеќаваат вистина во себе
која разумните луѓе ја одрекуваат.
*Разумно* е да се рече: *Препуштањето*
*е само претстава што ги спречува луѓето*
*да си го владеат животот*.

Љубовта одговара: *Не. Ваквото мислење*
*е она што е опасно*.

Употребата на јазикот го прикрива
она што Шамс дојде да ни го предаде.
Секој ден сонцето се искрева
од ниски зборовни облаци
во пламена тишина.

## Лисја само што непаднати

Овој свет на две градини, двете толку убави.
Овој свет, улица по која погребна поворка минува.

Ајде да се кренеме заедно и да го напуштиме *овој свет,*
ко вода што тече со наклон кон морето.

Од градините кон градинарот,
од жалост кон свадбена гозба.

Трепериме ко лисја само што непаднати.
Не може да се избегне да се вкуси болка,
или отуѓеност, или вкус на прашина.

Туку исто го вкусуваме копнежот со зелени крилја
по сладоста на пријателот.

Ваквите облици се доказ за она што се не покажува.
...
Усукано влакно на лакот напнат во грлата
се отпушта и станува стрела.

Глувци што се тресат од страв од мачката
одеднаш се претвораат во полуодраснати лавчиња,
бестрашни.

Па ајде да кинисаме на пат за дома,
со љубов и сомилост за водичите
и за милоста што нè чува.

Нека душата ти стане празно огледало
што страсно желнее да го одрази Јосифа.
Дај му го својот подарок.

Сега, тишината нека говори.
Како што таа започнува, да кинисаме.

## Ко небото во водата

Биди благодарен за милоста на присуството.
Допри го работ на наметката,
но не ја влечи
да не излета ко стрела од лак.

Слики. Присутноста си игра со облици,
бега и се крие ко небото во водата,
де ваму, де таму.

Умот не може да ја збере вечноста.
Овие песни се вака несфатливи,
оти присуството е такво.

Ја милувам розата што роза не е,
но штом се обидам да ја изговорам,
секое име за Бога станува *ова-она* и исчезнува.

Она што сакаше да го нацрташ се крева од хартијата,
а она што го љубиш се измолкнува од срцето.

## Дарот на водата

Некој, кој не знаел дека реката Тигрис постои,
на калифот, кој живеел крај реката, му носи
стомна пивка вода на подарок.
Калифот прифаќа, му благодари
и за возврат му дава стомна полна златници.

„Штом овој човек дојде преку пустина,
по вода треба да се врати.“ Го изведуваат на друга порта,
човекот влегува во опремен чамец
и го здогледува свежиот шир на Тигрис.
Ја наведнува главата: „Каква чудесна љубезност
што Калифот ми го прифати подарокот.“

Сѐ и секој на светот е
стомна преполна со мудрост и убавина,
капка од Тигрис која ниедна кожа не може
да ја собере. Секоја стомна
се излева и ја осветлува земјата,
како со свила да ја прелева.
Човеков да го видел само главниот тек
на големата река, не ќе ја донел
невиноста на својот подарок.

Оние кои остануваат и живеат крај Тигрис
влегуваат во таков занес што фрлаат камења по стомните
и стомните стануваат совршени!
Се кршат.
Парчињата играат, а реката...
Гледаш ли?
Ниту стомна, ниту вода, ниту камен,
ништо.

Чукаш на портата на стварноста,
ги стресуваш своите мисловни крилја,
ги олабавуваш рамењата
и се отвораш.

## Празни

Излези надвор овде каде што розите пупат.
Нека душата и светот се сретнат.

Сонцето разголило рамно сечило
од светлост. Па, можеме и да се препуштиме.

Смеј ѝ се на грдата горделивост што ја гледаш.
Плачи за оние што од пријател се разделени.

Градот врие од гласини.
Некаков лудак избегал од затвор.

Или, да не се крева некаков бунт?
Што ден е денес?

Кога сè што сме сториле и што сме биле
ќе се објави?

Без мисла и чувство,
без претстава за душата
и без јазик,
тапаните кажуваат колку сме празни.

## Без очекувања

Дух што живее на овој свет
а не носи љубовна руба,
таквото постоење е длабока срамота.

Безглаво вљуби се,
оти ништо друго нема освен љубовта.

Нема пат до присуството
освен преку љубовна размена.

Ако некој праша: *Но што е љубовта?*
Одговори: *Растопување на волјата.*

Вистинската слобода ја добиваат оние
кои се ослободиле од прашањата
за слободна волја и судбина.

Љубовта е владетел.
Двата света играат преку него.
Тој едвај и забележува како се препелкаат.

Љубовта и љубовникот живеат во вечноста.
Другите желби се замена
за таквиот облик на постоење.

Колку долго лежиш во прегратка со труп?
Љуби ја поарно душата што не се прегрнува.

Сѐ што се раѓа на пролет умира на есен,
но љубовта не се менува со добите.

Од вино измолзено од грозје
очекувај мамурлук.

На овој љубовен пат нема очекувања.
Не ти е лесно да го јаваш телото?
Симни се. Патувај без товар.
Крилја ќе ти се дадат.

Биди чист ко огледало
што ништо не одразува.

Исчисти се од слики и грижи
произлезени од замисли.

Ѕури во она што не се срами
и што не се плаши од никаква вистина.

Содржи ги сите човечки ликови во својот
без да ги судиш.

Биди чиста празнина.
Што има во *неа*? Прашуваш.
Тишина само можам да кажам.

Љубовниците имаат некои тајни
кои скришни ги чуваат.

## Спиј си сега пак

Спиј си сега пак.
Да, смееш.

Немаш љубов во срцето,
спиј си сега пак,
спиј си сега пак.

Неговата љубов и неговата тага
остануваат само за нас,
ти спиј си сега пак.

Сум изгорел на сонцето
на љубовната болка.
Немаш ти таков копнеж во срцето,
спиј си сега пак.

Патот на љубовта
има седумдесет и два превоја и безброј кривини.
Твојата љубов и религија
се сè само прелага и дволичност,
спиј си сега пак.

Во раце сме на љубовта
и чекаме на нејзината повелба,
а ти, оти си во свои раце,
спиј си сега пак.

Не јадам ништо освен болка и крв,
а ти, највкусни залчиња;
и секако после гозбата
сакаш да си прилегнеш.
Само ти спиј си сега пак.

Ја искинав на парчиња одората од зборови
и се откажав од желбата да разговарам.
Ти, кој сè уште не си гол,
спиј си сега пак.

## Исус сака некого да воскресне

Повикав низ вратата:
„Дервишите се собираат
на улица. Излези!“

„Остави ме на мира.
Болен сум.“

„Не ми е гајле и да си мртов!
Исус е овде и сака
некого да воскресне!“

## Од што Исус бега

Синот на Марија, Исус, ита по угорница
ко див ѕвер да го гони.
Некој го следи и го прашува: „Каде де трчаш?
Никој не те брка.“ Исус продолжува,
ништо не вели, преку уште две полиња. „Ти ли си
оној кој зборува над мртовци,
па овие се будат?“ *Тој сум.* „Нели ти направи
глинени птици да полетаат?“ *Да.* „Кој тогаш
може тебе да те натера на бег?“
Исус го забавува чекорот.

*Го изговарам Великото Име над глувите и слепите,*
*и овие се исцелуваат. Над камена планина,*
*и оваа си ја кине наметката до папок.*
*Над непостоењето, и тоа настанува.*
*Но кога зборувам за љубов со часови, со денови,*
*со оние кои ја примаат човечката топлина*
*и ја исмеваат, кога ним им го кажувам Името, ништо*
*не се случува. Остануваат студен камен,*
*или се ронат во песок на кој никаква билка не расте. Други болки прават пробив*
*милоста за да навлезе, но оваа бесчувствителност*
*коти насилство и студенило кон Бога.*
*Од тоа бегам.*

*Ко малку по малку што воздухот ја краде водата,*
*така молитвата се суши и испарува со немудри луѓе*
*кои одбиваат да се променат.*
*Како студен камен на кој седиш*
*безверникот ти ја краде телесната топлина.*
*Не го чувствува тој сонцето.*

Исус не бегал од стварни луѓе.
Поучувал на инаков начин.

## Само здив

Ниту христијанин, ниту Евреин,
ниту муслиман, ниту хиндус,
будист, суфист, или зен. Ниедна вера
ниту обичај. Не сум ни од Исток
ни од Запад, ниту од морето ниту
од земјата, ниту природен ниту етеричен, ниту
составен воопшто од елементи. Не постојам,
не сум суштество од овој свет или од другиот,
не потекнувам од Адам и Ева или од
која било приказна за потеклото.

Моето место е безмесно,
трага на бестрагата. Ниту тело ниту душа.
Ѝ припаѓам на вљубеноста,
сум ги видел двата света
како еден и тој еден го повикувам и знам,

прв, последен, надворешен, внатрешен,
само тој здив кој дише
човечки суштества.

## Патот

Патот е означен.
Ако застраниш, ќе загинеш.
Ако се обидеш да ги изместиш
меѓашите крај патот,
злодело ќе сториш.

## Вљубени во воздухот

О Пријателе! Блиску сме ти со пријателство,
каде и да стапнеш, се ничкосуваме ко почвата.
Како тоа смее, во верата на љубовта,
да го гледаме твоето Дело, а Тебе да те превидиме?

Пријателот ме израсна со толку нега и внимание;
ми соши руба од кожа и жили.
Телото е ко наметка и срцето мое во него е ко дервиш,
светот е ко теќе и Тој ми е Водич.

Барај спознание што разоткрива тајни
пред животот да ти заврши.
Откажи се од нестварноста која се чини стварна,
барај ја стварноста која се чини нестварна!

Има еден свет вон од верата и неверата,
таму сме вљубени во воздухот.
Дервишот главата си ја положува кога пристигнува.
Нема ниту вера ниту невера таму.

Кога ја наведнувам главата, Нему му се поклонувам;
во шест правци и вон од нив, Него го обожувам.
Градината, розата, славејот, музиката и убавиците
се само изговор, но само Тој е вистинската цел.

## Посебна полјана

Над мислите за дела добри и зли
послана е една полјана.
Ќе се сретнеме таму.

Кога душата легнува во таа трева,
светот е преполн за говор.
Мислите, јазикот,
дури и тој израз *еден друг*,
губат смисла.

## Не заспивај пак

Ветрето во зима има тајни да ти каже.
Не заспивај пак.

Мораш да го побараш она што навистина го љубиш.
Не заспивај пак.

Луѓето одат ваму-таму преку прагот
на кој двата света се допираат.

Вратата е тркалезна и отворена.
Не заспивај пак.

## Писмо

Оној кој си оди дома со корче леб
на местенце кое му пасува ко гнездо,
оној кој не сака повеќе,
по кого никој не копнее.

Тој е писмо до секого.
Го отвораш.
Вели: *Живеј.*

## Одбиј се од дојката

Малку по малку, одбиј се од дојката.
Ова е суштината на она што ти го кажувам.
Од зачеток, чија храна доаѓа низ крвта,
премини во доенче што пие млеко,
па во дете на цврста храна,
па во трагач по мудроста,
па во ловец на поневидлив плен.

Замисли како би изгледал разговор со еден зачеток.
Би можел да му кажеш:
„Светот надвор е огромен и сложен.
Има житни полиња и планински преоди,
и овоштарници во цут.
Ноќе сјаат миријада ѕвезди, а на сонце се лее
свадбеното оро на пријателите.“

Го прашуваш зачетокот зошто останува
склопчен во мракот со затворени очи.
Чуј му го одговорот:

*Нема „друг свет.“*
*Го знам само она што сум го искусил.*
*Тебе мора да ти се причинува.*

## Најубав си кога ловиш

Замисли дека се лизгаш од лицето на гребенот
ко орел. Замисли дека се виеш
ко тигар кој, сам, гази по шумата.
Најубав си кога ловиш.

Минувај помалку време со славеи и пауни.
Првите се само глас, вторите се само боја.

## Стебленце билка

Учените богослови не поучуваат на љубов.
Љубовта е сета ведрина и љубезност.

Мислите за добро и зло
се на дело во нас до смртта.
Љубовта нема такви меѓи.

Кога ќе видиш натмурено лице,
не е тоа Љубовникот.

Почетникот, вака, ништо не знае
за никаков почеток.

Не се труди да бидеш овчар.
Стани стадо.

Некој вели: *Ова е само метафора*.
Но, не е така.

Јасна е и направа
ко слепец што си го удира стопалото
од камена стомна.

Вратарот треба повеќе да внимава,
вели слепиот.

Стомната не е во вратницата,
одговара вратарот.

Всушност, не знаеш каде си.
Мајсторот на љубовта
е единствениот знак што ни треба.

Нема подобар пат
за некој што се тетерави помеѓу стомни
и бара пат.

Секоја честичка љубов,
секое стебленце билка,

говорат за вода.

Следи ги притоките.
Сè што велиме носи вода во себе.

Нема потреба ова да му се објаснува на жедниот.
Тој веќе знае што да чини.

# Удави се во морето

Умниот секогаш се фали,
Љубовникот секогаш се губи.

Умниот бега,
се плаши да не се удави;

Сета смисла на љубовта
е да се удавиш во морето.

Умниот промислено се одмора;
Љубовникот се срами да отпочине.

Љубовникот е секогаш сам,
дури и кога со луѓе е опкружен;
ко вода и улје, остануваат башка.

Оној што ќе се помачи
да го посоветува љубовникот
не добива ништо. Страста му се смее.

Љубовта е како мошус. Привлекува внимание.

Љубовта е како стебло, а љубовниците му се сенка.

## Бранот на заветот

Постојано љубовен глас
се слуша од секаде.
Кому му треба прошетка?

Изнедрени сме од величественост
и се враќаме во неа.

Натовари се.
Што место е ова?

Мухамед ни го води караванот.
Да се појде со вакво свежо ветре
е добар знак.

Ко водни птици, луѓето
потекнуваат од морето.
Не очекувај да живееш во внатрешноста на копното.

Слушаме наплив во градите,
еден завет даден во вечноста.

Бранот на заветот се дотркала
и го проби коритото на чунот.

Уште еден бран и ќе нѐ смачка.
Тогаш, средбата по која отсекогаш сме копнееле
ќе се случи.

## Мир среде луња

Кога лавот на љубовта ја посакува нашата крв,
го пуштаме. Постојано му нудиме
нова душа. Некој ќе дојде само
да ги собере турбанот и чевлите.

Мирот среде луња
ја издржува причината за луњата.

Толку кревко изгледам,
а во рака ми е сигурноста на вечноста.

Змија се влече по патот, го бара морето.
Што ли ќе прави со него?

Ако, за искупение, гмечиш грозје,
можеш и виното тогаш да го пиеш.

Мислиш дека древните суфии
имале црн талог на дното на чашите.
Што мислиш ти не прави разлика.

Цутот не се смее
кога гранката се суши.

Шамс од Табриз се крева ко сонце.
Сега е ноќ.
Каква смисла има да се бројат ѕвездите?

## Ништо заедничко

Љубовта ништо нема
со петте сетила и шесте правци:
целта е да се искуси
жедта кон Љубеното.

Потоа, можеби, дозвола
ќе дојде од бога:
тајните што треба да се знаат ќе бидат кажани
со речитост поблиска до сфаќањето
од овие завиени, збунувачки навестувања.

Тајната не се здружува со никого
освен со тајнозналецот:
за слухот на неверникот
тајната и не е тајна.

## Кројачот кој кине

Се измамив летајќи преблиску
до она што мислев дека го љубам.

Сега свеќите изгаснаа, виното пролеано,
а љубовниците се повлекоа
каде што не ги гледам вака речиси замижан.

Колку мислев дека ќе добијам, изгубив.
Молитвите ми се згорчија и сè се за слепило.

Што убаво беше малку да се биде
со оние кои се препуштаат.

Други само си ги одвртуваат лицата,
а трети, ко гулаби во лет.

Сум видел гулаби што летаат во празно
и птици што јадат беззрност
и кројач кој шие прекрасни одори
кинејќи ги на парчиња.

## Си се вљубил во мене

Си се вљубил во мене,
ќе те вчудоневидам.

Не гради премногу,
оти ќе те срушам.

Ако изградиш двесте куќи ко пчела,
ќе те направам бездомен ко мува.

И да си горачта Каф по снага,
ќе те завртам ко воденичен камен.

## И Тој е со тебе

И Тој е со тебе
со тебе
во потрагата
кога Го бараш
барај го него
во потрагата
поблиску до тебе
од самиот што си
до себе:
Што ќе трчаш надвор?
Стопи се ко снег.
Измиј се
со себеси:
поттикнати од Љубов
јазици никнат
од душата
ко фиданки
на лилјан...

Но научи го
овој обичај
од цветот:
стишај си го
јазикот.

## Оние што не ја сетат оваа Љубов

Оние што не ја сетат оваа Љубов
како ги влече како река,
оние што не ја пијат зората
како чаша изворска вода
и што не го вечераат залезот,
оние што не сакаат да се променат,
остави ги нека спијат.

Оваа Љубов е над ученото богословие,
таа стара измама и дволичност.
Ако сакаш така да си го изостриш умот,
продолжи да спиеш.

Јас се откажав од разумот.
Си ја искинав облеката на парчиња
и ја фрлив.

Ако не си угол гол,
завиткај се во убав превез од зборови
и продолжи да спиеш.

## Гостилницата

Да се биде човек е гостилница.
Секое утро нов дојденец.

Радост, смут, зло,
некаква миговна свесност доаѓа
како неочекуван посетител.

Пречекај ги сите со добредојде и послужи ги!
Дури и да се толпа жалости
што насилно ти ја чистат куќата
од сета покуќнина.
Сепак, почести го секој гостин.
Можеби те расчистува
за некоја нова радост.

Црните мисли, срамот, злобата,
пресретни ги на прагот со насмевка
и покани ги внатре.

Биди благодарен за што и да влегува,
оти сè ни е пратено
за водич од далечините.

## Кој сетне преметнува?

Кој сѐ вака преметнува?
Фрлам стрела надесно.
Паѓа налево.

Ловам срна и одеднаш
ме гони див вепар.

Ковам завера да го добијам она што го сакам
и завршувам во затвор.

Копам замки за други
и паѓам во нив.

Би требало да се сомневам
во она што го посакувам.

## Сто и прв пат

Животот досега ти беше безумна коцка.
Уште побезумно коцкај се.
Изгуби сто пати по ред до сега.
Фрли го зарот сто и прв пат.

Си останал единствената жица на гудалото.
Очекувај токму тебе да те удрат.

Канџата на јастребот во слабините на гугутката,
пак ли не можеш да си го најдеш домот?
Најми си водич.

Си изрезбал штица.
Ова атот мој е, велиш.
Добро. Јавај го по угорнина.

Не слушаш како Господ ти говори?
Наместо тоа, се молиш.
Таа молитва е без обожување, брате.
Мораш да се поклониш до земи
за да ти ја отсечат главата.

Лукот и кормидот одлично мирисаат,
но ајде фати го мирисот на килибарот.

Кога Шамс те прифаќа за придружник,
седни крај него и слушај.

## За ризикот

На една жаба, која никогаш не ја напуштила барата,
морето ѝ се чини како ризик.

Погледни од што се откажува:
безбедност, власт над својот свет, признанија!

Морската жаба само тресе со главата:
*Не можам навистина да ти објаснам*
*како е онаму каде што живеам,*
*но еден ден ќе те поведам*.

## На денот на воскресението

На денот на воскресението
телото твое ќе сведочи против тебе.
Раката вели: „Крадев.“
Усните велат: “Нагрдувавме.“
Стапалата: “Бевме каде што не требаше.“
Мандалото: „И јас.“

Покрај нив, твоите молитви ќе звучат дволично.
Пушти го телото сега да говори отворено,
без да кажеш ниту збор,
ко ученик кој оди зад учителот
и си вели: „Овој ко да го гледа
појасно од мене патот.“

## Чорба од грашок

Грашокот скока, речиси до работ на казанот
во кој што се вари.

„Зошто вака ми правиш?“

Готвачот го соборува со црпалката.

„Не обидувај се да скокнеш надвор.
Мислиш дека те измачувам.
Ти давам вкус,
за да можеш да се смешаш со зачин и со ориз
и да станеш убава животност на човечкото битие.

Сети се како пиеше дожд во градината,
ова ти беше за тоа.“

Милост прво. Полови задоволства,
потоа возвриен нов живот започнува
и Пријателот има нешто добро на трпеза.

Со време, грашокот
ќе му рече на готвачот:
„Вари ме уште малку.
Удри ме со црпалката.
Не можам тоа сам да си го сторам.

Јас сум како слон што сонува за градините
дома во Хиндустан и не му обрнува внимание
на јавачот. Ти си мојот готвач, мојот јавач,
мојот пат во постоење. Го милувам твоето готвење.“

Готвачот му вели:
„Еднаш бев како тебе,
ровок право од земја. Потоа се сварив со време,
па се сварив со тело, две жестоки варења.

Животинската душа ми се оснажи.
Ја совладав со вежба,
па се варев уште малку, па се варев

уште малку повеќе,
    па ти станав учител.“

## Грне паднато од кровот

Ти што ѝ даде нов живот на земјава,
ти што си задумен, дојди, јас сум
само стрела. Затегни ме во лакот и отпушти ме.

Од оваа љубов за тебе
грнето ми падна од кров.
Спушти скали и собери ги
парчињата, те молам.

Луѓето прашуваат: *Но кој кров е твој?*
Одговарам: *Од каде и да е дојдена душата*
*и каде и да оди ноќе, таму е мојот кров.*

Од каде и да доаѓа пролетта да ја исцели почвата,
од каде и да се крева потрагата во човека.
Потрагата е само трага
на она што го бараме.

Туку, повеќе сме како човек
што седи на магаре
и го прашува магарето каде да оди.

Стишај се сега и чекај.
Можеби оној од морето,
оној во кого толку копнееме да се вселиме и да се вдомиме,
сака да останеме уште малку овде на копното
на различни патишта до брегот.

## Жетва

Ко сонцето што тоне во својот бунар,
љубовниците тајно се вовираат во Бога.

Доцна ноќе се среќаваме ко арамии
што злато украле, со лица ко кандила.

Пион станал крал.
Седиме тајно во присуството
ко Турчин во шатор меѓу Индијци,
а сепак одминуваме сто чувари,
ноќни патници, потопени во морето на копнежот.

Понекогаш некое тело се искрева на површина,
ко Јосиф што испливал од својот бунар на препуштање
да стане јасност што праведно го дели житото на Египет
и го толкува кралевиот сон.

Некои велат за луѓето: *Правот се враќа во правот*.
Но како може ова да биде точно
за оној кој што го претвора правот во праг?

Жетвата се чини една
кога е сѐ уште на поле.

Потоа преобразба доаѓа
и гледаме што всушност е:
половина слама, половина зрна.

## Копнежот е одговор

Една ноќ, некој човек викал:
*Боже! Боже!*
Усните му се осладиле од слава,
сѐ додека некој неверник не му рекол:
„Така! Те слушам
како викаш, но дали некогаш
си добил одговор?“

Човеков не умеел да му одговори.
Престанал да се моли и паднал во кошмарен сон.

Го сонувал Кидр, водичот на душите,
во густо зеленило.
„Зошто де престана да се молиш?“
„Оти никогаш не слушнав одговор.“
„Овој копнеж
што го излеваш *е* твојот одговор.“

Жалоста од која плачеш
те влече кон единство.

Чистата тага
што помош бара
е тајниот сад.

## Северен ветар

Постојано истото прашање се повторува,
уште колку долго ќе останеш во талогот?
Крени се. Не сетне бурички по тешки наслаги.
Пушти го матното да се слегне.

Некои гламни, и кога со душа горат,
даваат повеќе чад отколку светлост.

Без разлика колку напорно ѕуриш во матна вода,
не ќе ги видиш сонцето и месечината.

Еден северен ветар доаѓа,
ја мазни жалоста и го отвора небото.

Душата сака да излезе надвор
на тој воздух што прочистува
и да не се врати.

Душата е туѓин
што дом се обидува да најде,
дом што не е некаде.
Што сетне пасеш на *зошто*?

Душо, добар соколе,
доволно долго леташе по пасишта.
Завиј сега наназад
кон свирката на владетелот.

## Учење

Не мисли дека секогаш ќе бидеш среќен на овој пат.
Те грабнал лав, драги мој.

Пријателот ти фрла куп малтер на глава.
Гледај го ко да е скап парфем.

Во тебе е едно чудовиште
кое мора да се врзе и камшикува.

Види како човек тресе тепих.
Не му е лут на тепихот.
Само сака со тепалката
да ги разлабави калливите наслаги врз ткаењето.

Наслагите на сопството не се разлабавуваат
со само еден удар. Постојана работа
треба, дисциплина.

На соне, дури и на јаве,
ќе го слушаш љубениот како вика по тебе.

Дрводелецот сече и резба парче дрво,
оти знае токму како сака да го употреби.

Додека ја штави кожата, кожарот
втрива киселина во неа и секакви нечистотии.
Вака се прави убава мека кожа.

Што ли знае недовршената кожа?
Секоја тешкотија што ти се случува
вака делува на тебе.

Побрзај, Шамс. Врати се
ко сонцето што се враќа
секој ден со нови
и моќни тајни.

## Што е суфизмот

Еднаш прашале еден велик шеик
што е суфизмот.
„Чувството на радост
кога нагло разочарување доаѓа.“

Орелот му ја однесува чизмата на Мухамед
и го спасува од змиски отров.

Не жали по она што не доаѓа.
Некои нешта кои не се случуваат
спречуваат други несреќи да дојдат.

## Вистинската мажественост

Некој, по пат, вака му вели на египетскиот калиф,
“Кралот на Мосул
има наложница ко ниедна друга,
Поубава отколку што може да се искаже.
Изгледа *вака.*“
Ја црта нејзината подоба на хартија.

Калифот го испушта пехарот.
Веднаш го праќа својот војсководец на Мосул
со бројна армија. Опсадата трае седум дена,
многу жртви, ѕидините и кулите не издржуваат,
меки како восок. Кралот на Мосул праќа гласник.
„Чуму овој колеж? Ако го сакаш градот,
ќе го напуштам и земи го!
Ако благо сакаш повеќе, уште полесно.“

Војсководецот го вади листот
со цртежот на девојката. Ова.
Моќниот Крал на Мосул веднаш одговара.
„Изведете ја. Идолот припаѓа со идолопоклониците.“

Кога војсководецот ја здогледува, се вљубува во неа
исто како калифот. Не се смеј на ова.
Оваа љубов е исто така дел од бескрајната љубов,
без која светот не се врти.
Нештата преминуваат од неживи во растителни,
во сопства надарени со дух, преку нагонот
на секоја љубов што сака да се усоврши.

Вака војсководецот си мисли: *почвата изгледа плодна,*
*па сее семе*. На соне, ја гледа девојката.
Води љубов со нејзниот привид
и семето му се излева.

Малку подоцна се буди.
Бавно сеќава дека девојката не е до него.
„Напразно го излеав семето.
Ќе ја опитам оваа итрица.“

Водач кој не е војсководец на сопственото тело
не треба да се чествува, ако неговото семе така се излева врз песок.
Сега го губи сето самосовладување. Не му е гајле
за калифот или дали ќе умре.
„Вљубен сум,“ си вели.

Не делувај така во жештина.
Посоветувај се со некој учител.
Но војсководецот не можел.

Неговата залуденост е црноводен бран што го понесува.
Нешто што не постои сочинува привид
да се појави во мракот на бунарот
и привидот сам станува доволно моќен
да урниса вистински лав во дупката.

Уште еден совет: опасно е да се пуштат
други мажи во близина на жени под твоја заштита.
Памук и пламени искри, кога се заедно,
тешко е, скоро неможно, да се спречи пожар.

Војсководецот не се враќа право кај калифот,
туку крева шатор на скриена полјана.
Гори, не распознава помеѓу земја и небо.
Умот му е залуден од удари на тапани,
безвредна ротква и син на ротква.
Калифот, самиот бубачка, ништо.

Но таман сеачов ѝ ги кине чакширите на жената
и ѝ легнува врз бедрата, мандалото поаѓа
право кон целта, туку се крева голема врева
и војниците надвор од шаторот повикуваат.
Скока, и голиот задник му свети,
и истрчува надвор со сабја во рака.

Црн лав од блиското мочуриште
се фрлил меѓу коњите. Белја.
Лавот скока дваесет стапки во воздух,
шаторите се преврнуваат како море.

Војсководецот итро му скока на лавот,
му ја располовува главата со еден удар
и веднаш трча назад кон шаторот на жената.

Кога повторно ја постила нејзината снага,
мандалото му се крева уште повеќе.

Зафатот, спојот, е како со лавот.
Мандалото му останува кренато цело време
и не го излева напразно семето.
Убавицата се воодушевува од неговата мажественост.
Веднаш, со многу полет се слејува со неговиот полет
и два духа излегуваат од нив како еден.

Кога двајца се спојуваат вака, доаѓа трет
од невидениот свет. Можеби со раѓање,
ако ништо не го спречува зачнувањето,
но трет некој доаѓа, кога двајца со соединуваат во љубов,
или во омраза. Силните облици родени
од таков спој се пројавуваат во духовниот свет.

Ќе ги познаеш кога ќе одиш таму.
Вашите спојувања даваат плод.
Затоа, биди внимателен. Чекај и внимавај
пред да се слееш со некого.
Памти, треба да се земат деца во предвид.

Деца со кои мораш да живееш и за нив да се грижиш,
родени од твоите чувства за некој друг, суштества
со облик и говор и место во животот.
Дури и сега викаат по тебе.
*Нè заборавај. Врати се.*
Биди свесен за ова. Маж и жена заедно -
секогаш има духовен учинок.

Војсководецот не мислел до толку. Паднал
и се залепил како бубачка во канче путер,
сосем се препуштил на милување. Туку,
исто така одеднаш, губи желба. На жената
тој ѝ вели, „Ни збор за ова на калифот.“

Ја води кај него и калифот се вџашува.
Стопати е поубава отколку што си ја замислувал.

Некој човек прашува еден речит учител,
„Што е вистина, а што е лага?“ „Ова е лага:
лилјакот се крие од сонце, не од замислата на сонцето.“

Замислата го плаши лилјакот и го води
подлабоко во спилата. Имаш замисла
за душманот која те врзува за одредени сојузници.

Мојсеј, внатрешното светло на откровението,
го запалил врвот на Синај, но горoccurred
не можела да го одржи светлото.

Не се мами вака!
Да се замислува не е да се живее
стварноста или нешто друго.

Нема храброст во замислата на битката.
Ѕидовите на спилата на лилјакот
се прекриени со слики
и многу муабети за јунаштво. Ајде придвижи
една единствена мисла од уво до уво.
Тогаш, ушите полни памук
ти стануваат осетливи како нитки светлост.

Целото тело ти станува огледало,
сето е око и духовно дишење.
Нека увото те одведе до твојата љубов.

И така, калифот страсно се вљубува во девојкава.
Калифатот исчезнува како молња.
Ако љубењето ти трне, знај: кога она што го поседуваш
може да исчезне, тоа е само сон, суета, здив
под мустаќ. Ќе те убиело.

Некои велат: „Ништо не трае.“
Грешно мислат. Везден велат:
„Да постоеше некоја друга стварност,
ќе ја видев. Ќе знаев за неа.“

Бидејќи детето не го разбира следот на разумни заклучоци,
зарем возрасните треба да престанат да бидат разумни?
Ако разумните не го чувствуваат присуството на љубовта
во вселената, тоа не значи дека ја нема.

Браќата на Јосиф не ја гледале неговата убавина.
Но Јаков никогаш не ги симнал очите од неа. Мојсеј отпрво
видел само дрвен стап, но неговиот друг вид

видел отровница и причина за страв.
Видот е во спротивставеност со внатрешното знаење.
Раката на Мојсеј е и рака и извор на светлост.

Овие нешта се исто толку стварни колку и бескрајот што е стварен,
но им изгледаат како верски бладања на оние
кои единствено веруваат во стварноста
на своите органи за размножување и за варење.

Не му го спомнувај Пријателот на ваков.
За друг, сексот и гладот се бледи слики,
но Пријателот е попостојано, поцврсто тука.
Остави го првиот да си оди во својот храм,
а ние ќе си одиме во нашиот.
Не зборувај премногу со оние кои се сомневаат
и со оние кои тврдат дека во ништо не веруваат.

И така, калифот си замислува
како влегува во убавата жена
и поаѓа да си ја исполни желбата.

Замислата му го крева мандалото, го напрега во умот
да се крева и спушта,
па органот набрекнува од задоволство.

Но како што легнува со жената,
му доаѓа глас од Бога
да прекине со тој блуд. Многу тивок шум,
како глувче што би направило. Мандалото му паѓа
и страста исчезнува.

Помислува дека тоа шушка змија
под сламарицата. Девојката гледа дека мандалото му паѓа
и почнува да се витка од смеа.
Се сеќава на војсководецот како го убил лавот,
со мандалото високо кренато.

Долго и гласно се смее.
На што и да помисли, сè повеќе се смее,
како смеата на оние што голтаат хашиш.
Сè ѝ е смешно.

Секое чувство има извор и клуч кој го отвора.

Калифот се разбеснува. Го исукува мечот.
„Што е толку смешно? Кажи ми сѐ што ти е на ум.
Ништо не ми премолчувај. Во овој миг,
јасновиден сум. Ако лажеш, ќе ти ја отсечам главата.
Ако право говориш, ќе те ослободам.“

Напластува седум Корани еден врз друг
и се колне дека ќе стори ко што вели.
Кога конечно се прибира,
девојката му кажува за сѐ подробно. За логорот
на полјаната, за убиството на лавот,
за враќањето на војсководецот во шаторот со кренато мандало,
сѐ уште тврдо како рог од носорог.

За разлика од мандалото на калифот
што паѓа од глувчи шум.
Скриеното секогаш излегува на виделина.
Не сеј лошо семе. Сигурно ќе про’рти.
Дождот и сонцето ќе направат да се крене во воздух.
Пролет доаѓа после листопад,
доволен доказ за воскреснувањето.
Тајните излегуваат напролет, од земните усни во лисјата.
Грижите стануваат мамурлук.
Но од каде виното дошло? Размисли.

Расцутената гранка не наликува на својата семка.
Човекот не му наликува на своето семе. Исус произлегол
од здивот на Габриел, но не е во тој облик.
Гроздот не наликува на лозницата.
Љубовните дела се семе
на едно сосем поинакво живеалиште.
Ниедно потекло не наликува на одредиштето.
Не можеме да знаеме од каде ни потекнува болката.
Не знаеме што сѐ сме сториле.
Можеби и поарно што не знаеме.
Без разлика, страдаме поради тоа.

На калифот му се враќа бистрината. „Вообразен
од својата моќ ја земав оваа жена од друг,
та се разбира, некој трет ми чукна на врата.
Оној кој врши прељуба е сводник
на сопствената жена.

Ако повредиш некого, привикуваш
иста повреда на себеси. Моето предавство
направи предавник од мојот пријател. Ова умножување
мора некаде да запре. Овде, во милостив чин.

Ќе те вратам на војсководецот,
ќе му речам дека друга моја жена е љубоморна,
а бидејќи војсководецот беше доволно храбар
да те донесе од Мосул,
ќе те земе за жена.“

Ваква е мажественоста на пророкот.
Калифот бил полово немоќен,
но неговата мажественост била најмоќна.

Сржта на вистинската мажественост е способноста
да се остават половите задоволства. Силата
на полниот порив на војсководецот не е ни черупка
во спредба со благородноста на калифот
кој ставил крај на кругот на сеење сладострастие
и жнеење тајни и осветољубивост.

## Мојсеј и овчарот

Мојсеј чул некој овчар на патот
како се моли: „О Господе, о Боже,
каде да те најдам да ти служам -
да ти сошијам опинци, да ти ја исчешлам косата,
да ти ги исперам алиштата, да ти ги истребам вошките,
млекце да ти принесам, о велик Боже!
Да ти ги бакнувам рачињата,
Ножињата да ти ги истријам
и да ти ја сметам одајата
кога ќе дојде време за постела.
Боже, овците и козите мои сите да се твои
Кога мислам на тебе, сетне *еееееej* и *аааааа* ми доаѓа.*“*

Мојсеј го чул ова и не можел веќе да се воздржи.
„Кому му зборуваш?“
        „На оној кој нè создаде,
и ја создаде и земјата и го создаде и небото.“
        „Не зборувај тогаш за чевли
и чорапи со Господ! И што е ова со *твоите рачиња*
*и ножиња?* Таква богохулна блискост звучи како
да си правиш муабет со чичко ти.
        Само на нешто што расте
му треба млеко. Само на нешто со стапала му требаат чевли. Не на Бога!
Дури и да мислеше на човечките претставници на Бога,
како кога Бог рече, „Бев болен, но ти не дојде да ме посетиш,“
дури и тогаш ваков тон би бил глупав и безбожен.

Употребувај соодветни зборови. *Фатима* е арно име
за жена, но ако на маж му речеш *Фатимо,*
тоа е навреда. Јазикот на телото и раѓањето
е добар за нас од оваа страна на реката,
но не е и за обраќања кон изворот,
        не и за Бог.“

Овчарот се покајал и си ја искинал облеката,
и цел воздишки отталкал во пустината.
        Ненадежно откровение
му дошло тогаш на Мојсеј. Божјиот глас:
        *Ме оддели од еден од моите.*

*Дојде ли како пророк да соединуваш или да делиш?*
*На секое битие сум му дал посебен и единствен начин*
*да видува и да знае и да го споделува тоа знаење.*

*Она што ти изгледа погрешно на тебе, е право за него.*
*Што е отров за едниот, е мед за другиот.*

*Чистотата и нечистотијата,*
*мрзата и вредноста во обожувањето,*
*овие ништо не ми значат.*
*На страна сум од сето тоа.*
*Различни начини на обожување*
*не можат да се судат за подобри или полоши еден од друг.*
*Индусите си прават индиски работи.*
*Дравидските муслимани си прават по свое.*
*Сѐ е тоа обожување и сѐ е тоа арно.*

*Не сум јас обожуван во делата на обожувањето.*
*Обожувачите се! Не ги слушам зборовите*
*што ги изговараат. Гледам внатре во кроткоста.*

*Таа разголена нижност е стварна,*
*не јазикот! Заборави на изразите.*
*Сакам пламтење,* пламтење.
*Слеј се со своето пламтење.*
*Опожари си ги мислите и говорот!*
*О Мојсеј,*
*поклониците на убавите обичаи се еден вид.*
*Љубовниците кои пламтат се друг.*
Не наметнувај му данок на имот
на изгорено село. Не прекорувај го вљубениот.
„Погрешниот“ начин на кој говори е подобар од стоте
„вистински“ начини на другите.
Внатре во Каабата не е важно во кој правец
ќе ја простреш молитвената черга!
На нуркачот не му требаат чизми за снег!
На љубовната религија не ѝ требаат закони ниту наука.
Само Бог.
Та на рубинот немало ништо изгравирано.
Не му ни требаат шари.

Бог почнал да му кажува
и подлабоки тајни на Мојсеј. Визии и зборови

што не можат овде да се запишат, се излиле во него
и низ него. Се напуштил себеси и се вратил.
Отишол во вечноста и се вратил овде.
Многупати ова се случило.
Глупаво од мене
да се обидувам ова да го искажам. Да го кажев,
ќе го искоренеше сет човечки ум.
Ќе се скршеа сите моливи.

Мојсеј потрчал по овчарот.
Ја следел збрканата трага од стапалки,
на едно место права како од топ на шаховска табла.
На друго, коса како од ловец.
Де се крева како врв на бран,
де се лизга надолу како риба,
а стапките сетне
му цртаат геомантички симболи врз песокот,
го бележат неговото лунѕање.
Мојсеј конечно го настигнува.
„Немав право. Бог ми откри
дека нема правила при обожувањето.
Зборувај онака како
љубовта што ти налага. Твоето мило богохулство
е најверната посветеност. Низ тебе цел еден свет
се ослободува.
Одврзи си го јазикот и не грижи се што ќе излезе. Сето тоа е светлината на духот.“
Овчарот му возвратил:
„Мојсеј, о Мојсеј, отидов подалеку дури и од тоа.
Удри ти со камшикот и мојот коњ се уплаши и скокна
сам. Божествената и човечката природа се споија.
Благословени да ти се прекорната дланка и рака.
Не можам да искажам што ми се случи.
Ова што сега го велам
не е како што сум. Не може да се изрече.“

Овчарот замолкнал.

Кога гледаш во огледалото,
се гледаш себеси, не состојбата на огледалото.
Свирачот го излева здивот во свирката,
но кој ја прави музиката? Не свирката.
Свирачот!

Како и да го воспеваш
или да му благодариш на Бога, секогаш е како
оваа милослива едноставност на овчарот.

Кога со текот на времето конечно ќе прогледаш
низ превезите и ќе ги видиш нештата какви се навистина,
само ќе повторуваш:
„Ова сигурно не е така
како што мислев дека ќе биде!“

## Два вида на трк

Некој човек имал љубоморна жена
и многу, многу лична слугинка.

Жената мошне внимавала никогаш да не ги остави
насамо. Цели шест години човекот и слугинката
не се нашле на само.
Но тогаш, еден ден во амамот,
жената одеднаш се сетила
дека си го заборавила сребрениот леѓен дома.

„Те молам, оди, донеси ми го леѓенот,“
ѝ порачала на слугинката.
Девојкава скокнала да ја заврши работата, оти знаела
дека конечно ќе биде насамо
со господарот. Потрчала среќно,
полетала,
и страст ги зафатила обата толку нагло
што не ја ни забравиле вратата.

Мошне брзо се сплотиле.
Кога телата се спојуваат во страст,
духовите исто се слеваат.

Во меѓувреме, жената во амамот
си ја мие косата, „Што ли сторив?!
Фрлив искра на товар памук!
Го пуштив овнот со јагнето!“

Го измила сапунот од косата и се загнала,
во трк местејќи си го превезот.

Слугинката трчала од љубов.
Жената трчала од страв и љубомора.
Има голема разлика.

Дервишот лета од миг во миг.
Богословот, плашлив, се влече од месец во месец.

Туку, исто, должината на „денот“ за љубовникот

може да е педесет илјади години!

Не можеш ова да го сфатиш со разум.
Мора да бликнеш.

Стравот ништо не е за љубовникот, кратко конопче.
Љубовта е својство на Бога. Стравот е својство
на оние кои мислат дека му служат на Бога, но се всушност
опседнати со мандало и со дунда.

Си прочитал во писанијата дека *Го љубат*
се прелева во *Ги љуби.*
        Овие слеани љубови
обете се својства на Бога. Стравот не е.

Што е заедничко меѓу Бог
и човечките суштества? Каква е врската помеѓу
она што живее во вечноста и она што живее во времето?

Ако продолжам да говорам за љубовта,
стотици нови премрежувања ќе се случат,
а сепак не ќе ја изречам тајната.

Плашливиот богослов трча пеш, по земја.
Љубовниците се движат ко молња и ветар.
        Вљубените не се тркаат меѓу себе.
Учените џагорат, брборат,
нужност и слободна волја,
додека љубовниците веќе
        се сплотуваат.

Жената, извадена од памет,
стигнува до вратата и ја отвора.
        Слугинката, распетлана, збунета, вцрвенета,
не може ни збор да изусти.
        Мажот се преправа дека се моли.

Жената влетува среде сета збрка.
Како да ги опитува алиштата,
мажот си ги крева скутовите и ракавите.

Жената му ги гледа јајцата и мандалото влажни,
семе сè уште капе, дамки од влага и женски сок

ѝ ги топат бедрата на слугинката.
Жената му удира шлаканица по глава.
„Вака ли се моли маж, со ташаци ли?
По вакво ли единство ти копнее мандалото?
Затоа ли бедрата ѝ се измачкани?“

Ова се добри прашања што таа
му ги поставува на својот „богољубив“ сопруг!

Луѓето кои си ги потиснуваат страстите
често одеднаш се гледа дека се дволични!

## Чибукот

Имало еднаш една слугинка
која вешто го обучила магарето
да ја услужува како маж.

Од тиква изделкала чибук
да пасува на магарешкото мандало,
да го спречува да навлезе предлабоко во неа.

Чибукот го скратила токму до крајот
на своето задоволство и многу си уживала
во спојот, што почесто можела.

Таа цветала, но магарето
слабеело и изгледало исцрпено.

Господарката почнала да се сомнева.
Еден ден, ѕирнала низ дупче во вратата
и го видела прекрасниот магарешки орган
и уживањето на девојката
послана под магарето.

Ништо не рекла. Подоцна, чукнала на вратата
и ја пратила девојката по работа,
ѝ дала некоја долга и сложена задача.
Да не навлегувам во поединости.

Слугинката сепак знаела за што се работи.
„О господарке моја,“ си помислила,
„не треба да го тргаш мајсторот на страна.

Кога почнуваш да работиш без целосно спознание,
си го ризикуваш животот. Срамот те спречува
да ме прашаш за чибукот, но мораш
да го имаш за да се сплотиш со магарево.
Има марифет овде што ти не го знаеш!“

Но господарката премногу се воодушевила од помислата
за да размислува за некаква опасност.
Го повела магарето внатре во одајата

и ја забравила вратата, мислејќи си:
„Ако нема никого во близина,
можам да си врескам од уживање.“
    Растресена
во исчекувања, дундата ѝ сјае
и пее како славеј.

Поставила стол под магарето,
ко што видела слугинката да прави. Ги кренала нозете
и го повлекла животното на себе.
    Пламенот ѝ се распалил
и магарето учтиво турнало ко што го терала,
турнало длабоко внатре во нејзината утроба
и таа, без збор да стигне да пропелтечи, умрела.

Столот паднал на една страна,
таа на другата.

Одајата се прекрила со крв.
    Читателу,
си видел ли некој да стане мачeник
за магаре? Сети се што Коранот
вели за маките на срамот.

Не жртвувај ѝ го животот на својата животинска душа!

Ако умреш од она што те води кон неа,
ист си како таа жена на подот.
Слика и прилика на неумереност.

Сети се на неа
и прибери се.

Слугинката се враќа и вели: „Да, го виде
моето задоволство, но не го виде чибукот
што го скроти. Отвори
своја продавница пред мајсторот
да те поучи на занаетот.“

## Месење леб

Си имало еднаш една гозба.
Владетелот си пиел од сè срце.

Туку, видел како некој учен човек минува.
„Доведете го и налејте му од виново.“

Слугите истрчале надвор и го привеле човекот
на кралската трпеза, но овој не бил благодарен.
„Порадо би испил отров!
Никогаш не сум вкусил вино и никогаш нема да пробам!
Тргнете го од пред мене!“

Учениот продолжил сетне гласно да одбива
и ја нарушил веселбата.

Вака е понекогаш на Божјата трпеза.

Некој кој *чул* за занесна љубов,
но никогаш не ја вкусил, ја нарушува гозбата.

Да имаше таен премин
од увото до грлото, сè
би било инаку за него. Би дошло до просветлување.

Каков што е, тој е сет оган, а без светлина,
сет кора, а без јадро.

Владетелот наредува: “Пехарнику,
Стори го она што мора да се стори.“

Вака твојот невидлив водич дејствува,
шаховскиот првак отспротива
кој секогаш победува.
Пехарникот го зграбил
за рака учениот и му заповедал:
        „Пиј!“
и „Ајде пак!“
        Пехарот набрзо се испразнил
и учениот почнал да пее

и да кажува бесмислени шеги.

Пошол во градината, си потпукнувал со прсти
и се тетеравел. Наскоро, се разбира,
му се примочало.

Отишол по надвор, и таму, крај нужникот,
видел прекрасна жена, една од кралскиот харем.

Устата му се разинала. Ја посакал!
Токму таму, ја посакал!
А и таа немала ништо против.

Паднале еден врз друг на земјата.

Си видел како пекарот меси тесто.
Прво нежно го меси,
потоа погрубо.

Го удира од даска.
Тоа меко му јачи во дланките.
Сега пак го распостила
и го танчи.

Потем го фрла на куп
и го меси повторно
во танка кора. Сега додава вода
и арно го меша.

Сега пак сол,
па уште малку сол.

Па го обликува внимателно
во совршен облик
и го става во вжарената печка.

Сети се на месење леб!
Вака твојата страст
се меша со посакуваното.

И не е ова само метафора
за маж и жена што водат љубов.

Воините во бој го прават истото.
Великата взаемна прегратка вазден се случува
помеѓу вечното и смртното,
помеѓу суштината и случајот.

Боевите имаат различни правила,
секако, но во основа
се исти, та запамети:

Начинот на кој водиш љубов,
е начинот на кој Бог ќе биде со тебе.

И така двајцава потонале во љубовен занес.
Не им текнувало веќе ни на гозба
ни на вино. Очите им се затвориле
ко ракописни црти во совршен одраз.

Владетелот излегол да го побара ученикот
и кога ги видел така споени, си промрморил:

„Арно де, ко што се вели, ’Добриот владетел
ги послужува поданиците од сопствената трпеза!’“

Постои радост, слобода како опиеност
што го раствора умот и го окрепува
духот, и постои машка снага
како онаа на владетелот, умност
што ја прифаќа безумната изгубеност.

Но мисли сега на постојаноста
и на јасноста, и нека тие ти бидат крилја
што те креваат и те возвишуваат во небесните сфери.

## Омар и харфистот

*Еден надарен харфист на старост го изгубил гласот и толку осиромашил што ни леб не можел да си купи. Отишол на гробиштата во Медина и засвирел на харфата, низ песна да му ја искаже својата жалост на бога и се молел за доволно пари да си купи нови жици за харфата. Калифот Омар зачул глас од небесата што му заповедал да му однесе златници на човекот кој спие на гробиштата. Омар го нашол старецот и му ги дал златниците, но харфистот ја скршил харфата, се покајал за својата врзаност за музиката и започнал да се моли и да плаче на глас. Во Маснавијата, Руми вака го кажува она што Омар му го рекол на харфистот:*

Омар вака му рекол на харфистот: „Плачот твој е знак
и на твојата трезвеност.
Но да се изгуби сопството потребно е нешто друго, оти трезвеноста е уште една грешка на дервишот.
Трезвеноста доаѓа од сеќавање на минатото – минатото и иднината се велови на бога.
Фрли ги обете во оган.
Уште колку ќе се врзуваш во јазли од двеве како трска?
Сѐ додека трската има јазли, не е доверител на тајни и не им е придружник на усните и појот на кавалџијата.
Кога вртиш околу Каабата, се затвораш во себе низ круговите.
Кога дома се враќаш, пак си во себе.
Знаењето не ти досега до Оној кој го дава знаењето.
Покајанието ти е полошо од гревот.
Бараш опрост за минатото. Кажи, кога ќе се покаеш за каењето?“

Кога Омар станал огледало на неговите тајни, внатре душата на старецот се разбудила.
Останал тој без плач и без смеа, исто како душата. Старата душа му заминала, нова оживеала.
Така се вчудоневидел однатре што досегнал над земјата и небото.
Потрага и барање над потрагата и барањето. Не знам како да го опишам ова. Ако ти знаеш, речи!

Состојба и израз над состојбите и изразите. Старецот се потопил во убавината на великиот бог. Потопување од кое нема спас и за кое никој не може да знае – освен морето.

...

Да се дојде до ваква радост и убавина, мора да се ризикуваат илјада души.
Кога ловиш во шумата на душата, биди сокол.
Раздавај си го животот, исто како сонцето на светот.

Обилно сонце паѓа и си го расфрла животот. Сетне се празни за потоа пак да се наполни.
О Сонце на Стварноста! Расфрлај се со животот, нека ново се појави во овој стар свет!
Душата и духот течат од невидливиот свет во човековото постоење.